БИБЛИОТЕКА : НАУЧНА МИСЛА

ДИМИТАР ДИМЕСКИ

**ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ**

прво издание 1992

•

*Издавач:*

НОВИНСКО ИЗДАВАЧКА ОРГАНИЗАЦИЈА
„СТУДЕНТСКИ ЗБОР" СКОПЈЕ
Пирииска, бб барака 5, пош.фах 484

•

*За издавачот*
Насте Стојкоски, директор

•

*Уредник*
Томе Груевски

•

*Рецензенти*
Д-р Стојаи Киселииовски
Д-р Благој Стоичовски

•

*Лектор и коректор*
Јоваи С. Стојаиовски

•

*Ликовен уредник*
Никола Симовски

•

*Технички уредник*
Владимир Богоевски

---

Издавањето на оваа книга фииансиски го помогиаа Миииcтерството за наука и Миииcтерството за култура
Печати: ГИРО „Гоце Делчев" – Скопје
Тираж 500 примероци

Д-р ДИМИТАР ДИМЕСКИ

# ГОЦЕ ДЕЛЧЕВ

НИО „СТУДЕНТСКИ ЗБОР"
СКОПЈЕ, 1992

CIP – Каталогизацнја во публикација Народна и универзнтетска библиотека „Климент Охридски", Скопје

325.83–05 Делчев, Г.
325.83(497.17) „1894/1903"
949.717.06

ДИМЕСКИ, Димнтар
Гоце Делчев : [јубнлејно нздание 120 години од раѓањето на Гоце Делчев (1872–1892)] / Днмитар Днмески. – [1. нзд.]. – Скопје : Студентски збор, 1992. – 192 стр. : илустр. ; 21 см. – (Бнблиотека Научна мисла)

Тираж 500. – Фусноти кон текстот. – Summary / translated from Macedonian by Blagoj Stojčovski. – Регистар.

а) Делчев, Гоце (1872–1903) б) Нацноналноослободнтелно двнжење – Македонија – 1894–1903 в) Македоннја – Историја – 1894–1903

*Ако куќа не направив*
*со високи шимшир порти*
*куќа цел свет братски*
*ми е*

*– К. Рацин (1939 г.)*

*
* *

*Гоце ДЕЛЧЕВ, великанот на македонското националноослободително движење, претставува непресушна инспирација и творечки предизвик за секој македонски автор.*

*Поаѓајќи од несомнениот интерес на јавноста за досегашните наши изданија за Г. Делчев (две изданија на БИД „К. Мисирков", Битола, I, 1988; II, 1990 г.,тираж: 6 илјади примероци; кратко издание на ООЗТ „Комунист", едиција „Незаборавник", Скопје, 1989 година, тираж: 20 илјади примероци), пристапивме кон ново, овојпат научно издание, во пресрет на 120 годишнината од раѓањето на Гоце Делчев.*

# ПРОЛОГ

*Ретките, исклучителни личности се достоинство на човештвото. Во нив се вбројува и Гоце Делчев.*

*Личноста и делото на Гоце Делчев се вплетени во поновата историја на македонскиот народ. Неговото име ги персонифицира високите дострели на македонската илинденска генерација.*

*Гоце Делчев се појави како визионер, идеолог, апологет, организатор и предводник на македонското националноослободително движење од крајот на XIX и почетокот на XX столетие.*[1]

*Во последната деценија од минатиот век, во констелација на блоковска поделеност на европските империјалистички сили, полуколонијален ствтус на Османската империја и разгранета црковно-пропагандна дејност на соседните балкански големодржавни претенденти во Македонија – датира појавата на Македонската револуционерна организација (М Р О). Притоа, М Р О се појавува во улога на авангардна сила и факелоносец на македонското националноослободително движење, кое, со неа зачекори во нова, повисока фаза од својот развиток. Нејзината појава дошла токму навреме за да го спречи распарчувањето на живото тело на поробениот македонски народ.*[2] *Истовремено, оваа појава „. . . го означила почетокот на новата, поразвиена фаза во процесот на националното конституирање на македонскиот народ. Преку ова движење, македонскиот народ стапил на балканската по-*

---

[1] *Д. Димески*, Идеалите на Гоце Делчев и денешната слобода, Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, кн. 12(38), Скопје, 1985, 27.

[2] *Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893–1903), II изд., Скопје, 1982, 476/7.

*литичка сцена како активен националнополитички субјект, кој гласно ќе ги најави своите аспирации врз сопствената национална територија и ќе побара патишта самиот да ја определува идната национално-политичка судбина".[3] Воедно, македонското националноослободително движење широко го раскрилило процесот на создавање македонска национална држава. Покрај тоа, македонското националноослободително движење со својот буржоаско-демократски карактер носело белези и на општествено-економска револуција, како рушител на феудалните продукциони стеги на назадната отоманска држава. Во врвната творба на ова движење, Крушевската Република, меѓу другото, св слеани креативната улога на Никола Карев и визионерските пораки на Гоцв Делчев.*

*Гоцв Делчев ја просветли Македонија. Тој е сублимно чедо на своето време. Неговата кратка, но импресивна, содржајно богата биографија, омеѓена со Кукуш и Баница, целосно е посветена на својот народ. Последната, најплодна деценија од животот, комплетно ја подари на македонското националноослободително движење, на македонската бескомпромисна борба за национална и социјална слобода, на сопствениот народ. Неговото активно присуство на македонската историска сцена во виорниот временски период од 1894 до 1903 година, го облагороди македонското националноослободително движење од крајот на XIX и почетокот на XX век.*

---

[3] *М. Пандевски*, Македонското ослободително дело во XIX и XX в., т. I (Националното прашање во македонското ослободително движење / 1893–1903/), Мисла, Скопје, 1987, 301.



# I.

# КОРЕНИ

1. Гоце Делчев потекнува од Кукуш, познат македонски преродбенски центар распослан во приморскиот дел на Македонија, 35 км. северно од Солун.[4]

Кон крајот на XIX век Кукуш броел 12 илјади жители. Во него биле населени 2 илјади македонски и само двеста турски семејства, како и нешто малку Роми.

Во оваа типично македонска средина длабоки траги оставиле познатите македонски преродбеници Димитрија Миладинов, Рајко Жинзифов, Партениј Зографски и Кузман Шапкарев.[5]

Оттаму, не случајно, Кукуш е овековечен во незаборавната „Т'га за југ", што ни ја остави Константин Миладинов.[6]

Наоѓајќи се во близина на Солун, тогашната македонска метропола, градот Кукуш е познат и како „политичко гнездо". Тој е центар на значајната Кукушка унија.[7] Во него се чувствува снажно револуционерно бранување и во времето на Големата источна криза (1875–81).

---

[4] Поопширно за Кукуш кај:
*Т. Влахов*, Кукуш и неговото историческо минало, София, 1963.
*Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев /I–VI/, т. I, Култура, Скопје, 1972, 53–61.

[5] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Историска наклада, Пула, 1985, 17.

[6] *Cf. Константин Миладинов*, Избор. /Редакција/ Гане Тодоровски, Мисла, Скопје, 1980, 43.

[7] *Cf. Славко Димевски*, Кукушката унија од 1859 година, Г ИНИ, III/2, Скопје, 1959, 121–146;
*М. Миноски*, Унијатството и протестанството во Вардарскиот регион со посебен осврт на Дојранско-Гевгелискиот крај до Балканските војни, – Дојрански ракувања '87, Скопје, 82–3.

Неспорно, овој македонски преродбенски светилник најмногу се прослави во македонски и балкански релации како родно место на Гоце Делчев.

Бездруго, тоа придонесе, во 1913 година, грчката солдатеска да го срамни со земјата.[8] Но, тоа не го спречи зрачењето на Г. Делчевиот флуид. Се постигна спротивен ефект, бидејќи се разгоре интересот за судбината на ова мало македонско гратче во предворјето на Солун.

2. Гоце Делчев произлегува од релативно добро ситуираното кукушко семејство Делчеви.

Гоце (Георги) Делчев е роден на 4 февруари 1872 година[9] како прво машко дете, трето по ред чедо на бројната фамилија Делчеви, која имала вкупно девет деца. Гоце бил опкружен од тројца браќа (Мицо, Милан и Христо) и пет сестри (Руша, Цоца, Тина, Лика и Елена).

Татко му, Никола Делчев бил кукушанец, а мајка му, Султана Нурџиева потекнувала од блиското село Мурарци.

Никола Делчев се занимавал со трговија и крчмарство. Поседувал и стадо овци. Бил мошне познат и ценет кукушки граѓанин. Бил строг и правичен. Оттаму, неговиот цврст патријархален однос не создал од неговите деца инфериорни личности. Напротив, сите тие израснале во слободољубиви, трудољубиви и самосвесни индивидуи. Секако, во нивното примарно семејно воспитување се чувствува и силното влијание на нивната добротворна мајка Султана Нурџиева-Делчева.[10]

---

[8] *П. Стојанов*, Македонија во времето на Балканските и Првата светска војна (1912–1918), ИНИ, Скопје, 1969, 209/10, 215:
*Т. Влахов*, Кукуш и неговото историческо минало, София, 1963.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Култура, Скопје, 1972, т. I, 57, ф. 263;
*С. Младеновски*, Револуцнонерката Руша Делчева /По споменнте на Лнка Чопова/, Скопје, 1983, 88–91;
*Irena Kawka*, Одгласи за Балканскнте војнн во полскиот печат, зб. Македонија во војните 1912–18, МАНУ, Скопје, 1991, 204.

[9] 23 јануари ст. стил.
*П. К. Яворовъ*, Гоце Делчевъ, Софня, 1904;
*П. К. Яворов*, Гоце Делчев, Софня, 1972, 11.

[10] За фамилијата Делчеви поопширно кај:
*Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Култура, Скопје, 1972, т. I, 65–69.
*Cf. С. Младеновски*, Револуцнонерката Руша Делчева, Скопје, 1983.

## II.
# РАСТЕЖ

1. Во родниот Кукуш Гоце Делчев поминал половина од својот краткотраен животен пат. Тоа е првата, речиси идилична фаза што го опфаќа неговото детство.

Мошне рано Гоце Делчев пројавил позитивни карактерни особини. Така, уште како петгодишник, Гоце при една меѓусебна расправа на родителите, вербално се обидел да ја заштити својата мајка, пројавувајќи притоа невидена храброст пред строгиот татко.[11] Всушност, веќе оттогаш кај него се развило чувството за заштита на потчинетите и послабите.

Познато е дека како дете Гоце се дружел и другарувал со Македончиња, Турчиња и Ромчиња. Притоа меѓу нив не правел никаква разлика. Тука лежат корените на неговата интернационална ширина.[12] Нему отсекогаш му биле туѓи крајниот национализам, шовинизам, националната омраза. Од друга страна, пробуденото македонско национално чувство кај него ќе се развие во позитивен патриотизам обвиен со интернационален ореол.

Гоце Делчев имал буен темперамент. Лесно пламнувал.

Уште како дете не трпел предавници. Така, како 13-годишник, со малечка кама Гоце се нафрлил врз еден свој соученик „предавник".[13]

Меѓутоа, Гоце од тоа ќе извлече консеквенци. Тој натаму ќе развие снажна самоконтрола. За тоа најдо-

[11] *П. К. Яворов,* Съчинения в три тома. Т. 3 проза /Гоце Делчев/, София, 1971, 141.
[12] *Ibidem*, 142.
*Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев . . ., т. I, 71.
[13] *П. К. Яворов,* op. cit., 143.



бро сведочи примерот кога Гоце, на една навредлива врховистичка физичка провокација во почетокот на столетиево, извадил кама, но се воздржал, ја фрлил на подот и достоинствено се оддалечил.[14]

Првата етапа од Делчевото школување е сврзана за родниот град Кукуш. Тука Гоце се здобил со основно образование. Во учебната 1879/80 година се запишал во прво одделение во унијатското, а потоа се префрлил во егзархиското училиште.[15]

Гоце бил солиден ученик. Бил жеден за знаење. Кај него многу рано се развила љубовта кон книгата. Таа го сврзала кон неговите повозрасни „учени" сограѓани – учителот Христо Бучков, Дино Попгутов и Попе Икиљулев,[16] кои го задоволувале Гоцевото љубопитство за нови знаења преку вешти раскажувања и позајмувања на книги.

Во рацете на Гоце Делчев се нашла и Пушкиновата „Капетанова ќерка". Покрај тоа, Гоце консумирал книги и од прогимназиската библиотека во која се наоѓале, пред сѐ, делата на светските класици. Притоа, умствените видици на кукушани можеле да се прошират преку делата на Молиер, Шекспир, Лесинг, Гете, Дарвин, Шатобријан, Виктор Иго, Александар Дима, Алфонс Доде, Пушкин, Гогољ, Тургењев, Достоевски, житијата на Климент Охридски, биографијата на Александар Македонски и сл. Покрај тоа, се располагало и со некои периодични списанија и весници.[17]

Во родниот Кукуш во учебната 1886/87 година Гоце Делчев со солиден успех го завршил последниот, трети клас во егзархиската прогимназија.[18] Надежта за продолжување на образованието се сопнала на непремостивата бариера: татко му. Првенецот, според

[14] Стамен, Шлаканицата /спомен/, – *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. III/Г. Делчев во спомените на современиците/, Култура, Скопје, 1972, 112–114.
[15] *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев . . ., I, 71.
[16] Меѓутоа, кај Д. Косев фигурира како Икјулев.
/Гоце Делчев, Писма и други материјали, – издирил и подготвил за печат Дино Кьосев, БАН, София, 1967, 16/.
[17] *Cf. Христо Андонов Полјански*, op. cit., I, 72.
[18] *Ibidem.*

непишаното патријархално правило на Никола Делчев, требало да ја наследи професијата на родителот. Стекнатото образование на својот син Гоце, го сметал за предоволно. На таков начин, образовните апетити на дисциплинираниот син морале да отстапат пред челичната волја на строгиот родител.[19]

Така, Гоце Делчев станал чирак во бакалницата на Христо Басмаџиев за да се испече во трговските зделки. Набргу потоа, Никола Делчев наместо да го затекне својот син во трговскиот дуќан, го сретнал Гоцета на улица натоварен со две стомни со вода наменети за домаќинката на бакалот. Оваа ненаменска експлоатација на Г. Делчевиот чирачки труд силно го засегнала честољубието на Никола Делчев, па Гоце се нашол во крчмата на татка си.[20] Меѓутоа, мислите му летале на друга страна.

Најпосле, татковиот благослов му ја раскрилил образовната перспектива, пред сè, благодарение на Гоцевите повозрасни пријатели.[21] Така, солунската гимназија не останала само пуста мечта.

2. Бездруго, посебна улога за создавањето на револуционерна клима во Македонија одиграл Солун, тогашен општествено-економски и културен центар на Македонија.

Солунската егзархиска машка гимназија „Св. Кирил и Методиј" се наоѓала во фокусот на револуционерните пулсации. Такаречи веднаш по нејзиното формирање, во почетокот на 80-те години од минатиот век, се јавило првото бранување во учебната 1882/3 година.[22]

Во солунската гимназија предавале еминентни македонски и странски наставници. Самата гимназија,

---

[19] *Cf. П. К. Яворов*, Г. Делчев, София, 1972, 17.
[20] *Крум Христов*, Гоце Делчев, София, 1955, 32.
[21] „'Учените' кукушани: Христо Бучков и Поне Икиљулев го склонуваат Никола Делчев да го испрати својот ученољубив син во Солун".
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 72)
[22] (*Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает . . ., II изд., Скопје, 1982, 116.



без оглед на нејзиниот егзархиски „језуитски" режим, била вистински расадник на револуционерни идеи. Во неа циркулирале забранети книги, се ковеле планови и дигале ученички бунтови. Нејзини школници биле скоро сите повидни македонски револуционери, кои во последната деценија на минатиот век, ќе ја преземат предводничката улога во македонското националноослободително движење.[23]

Меѓу првите школници на солунската егзархиска гимназија се вбројуваат Ѓорче Петров и Пере Тошев. Поради познатиот ученички бунт во почетокот на 1885 година тие се нашле надвор од неа.[24]

Три години подоцна, во почетокот на 1888 година, во врска со нов ученички бунт, биле исклучени 19-мина седмокласници од Солунската егзархиска машка гимназија. Меѓу најважните причини за тоа секако се вбројувало барањето на учениците за отфрлање на бугарскиот јазик и воведување на македонскиот „дијалект" во наставата. Тоа одвело 26 ученици на школување во Србија, меѓу кои се нашле и Даме Груев, Петар Поп Арсов, Димитар Мирчев, Христо Поп Коцев и Никола Наумов.[25]

Кога во Солун пристигнал Гоце Делчев за да го продолжи своето образование сеуште не било стивнато возбудувањето сред повозрасните ученици од посочениот настан. Тоа била учебната 1888/89 година. Се запишал во IV клас.[26] Со него се запишале уште три кукушанчиња: Ѓоце Имов, Гоце Петков и Христо Тенчов. Се сместиле во гимназискиот пансион.[27] Така почнала втората, мошне значајна етапа во Гоцевото школување.

„Преку Солун, како средиште, како излез и врска на Македонија со светот, проникнуваа политичките, научните и културните влијанија и идеи. Токму затоа,

---

[23] *Ibidem*, 117.
[24] *Ibid.*, 118.
[25] *Ibid.*, 120.
[26] *П. К. Яворов*, op. cit., 1972, 17–18.
[27] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 76.



*НАСТАВНИОТ персонал на Солунската машка егзархиска гимназија „Св. Кирил и Методиј". Учебна 1888/89 год. (Илюстрация Илинденъ, г. 4/8 (38), София, мартъ 1932, 5)*

овој град станувaше привлечен центар на побудните македонски сили, кои во него го откриваа светот, ја учеа азбуката на образованието, на животните определувања, на револуционерното вјерују. (Токму затоа) за ваму се определи и ученољубивиот Гоце Делчев, кој со необичен младински жар и елан се впушти во вителот на новиот живот".[28]

Сега, пред Гоце Делчев – Солун, Македонија и светот се пружале како на дланка. Веќе бил 16 годишник. Бил повозрасен од своите соученици поради несаканата пауза во школувањето. Оттаму Гоце бил позрел и посериозен. Во почетокот бил доста повлечен. Неразделен другар му бил Христо Тенчов, кој подоцна, во 1897 година забраздил во Гарвановото „Револуционерно" братство.[29]

И овде, во Солун, како и во Кукуш, Гоце Делчев бил солиден ученик. Посебно го привлекувала математиката, за што најзаслужен бил неговиот наставник,

[28] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 23.
[29] Спомени на Дамянъ Груевъ, Борисъ Сарафовъ и *Иванъ Гарвановъ*, Съобщава, Л. Милетичъ, МНИ, София, 1927, 116.



математичарот Благој Димитров.[30] Освен него, Гоце вонредно го ценел и својот наставник, поетот Константин Величков.[31] На таа возраст Гоце одлично го владеел турскиот јазик, благодарение, пред сè, на кукушките предзнаења.[32] Едновремено, Гоце бил просто занесен од Дарвиновата теорија.[33]

Покрај солидното апсорбирање знаења од училишната материја Гоце Делчев бил свртен и кон збогатување на своите духовни видици. Речиси сето свое слободно време Гоце го посветувал на читање книги. Тоа му го овозможила доста богатата библиотека. Секако, само со тоа не се задоволил, туку позајмувал книги и од своите школски колеги, па дури порачал и од Одеса по пошта добил книга на Иван Тургењев.[34] Во ова време Гоце се зближил со тогаш најталентираниот ученик на Солунската егзархиска гимназија, прилепчанецот Јордан Николов,[35] од кого позајмувал бројни книги, меѓу кои и делата на Дарвин, Писарев, Фламарион. Гоце Делчев речиси напамет го знаел Писарева.[36] Покрај тоа, во Солун Гоце проучувал и социјалистичка литература.[37]

Во ова време Гоцевиот примарен интерес бил свртен кон филозофско-историската, револуционерната и природно-научната литература, а по страна ја оставал белетристиката[38], со исклучок на поезијата, особено револуционерната. Притоа, посебно го восхитувала Хр. Ботевата револуционерна поезија.[39]

[30] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 1972, I, 79.
[31] К. Величков подоцна, во Кнежевството Бугарија, ќе стане министер за просвета во владата на д-р Константин Стоилов.
Cf. Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановъ*, 115.
[32] За тоа најзаслужен бил учителот Христо Бучков.
/*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 78/.
[33] *Cf. П. К. Яворов*, op. cit., 1972, 19.
[34] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 79.
[35] *Ibidem*.
*Ст. Стаматов*, Спомени за Г. Делчев, – Хр. Андонов Полјански, op. cit., т. 3,25.
[36] *П. К. Яворов, op. cit., 19.*
[37] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 79.
[38] „Романи никогаш не читаше" (Ст. Стаматов, Спомени за Г. Делчев, *Хр. Андонов Полјански, op. cit., III, 24)*.
[39] *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, I, 79.



*Султан Абдул ХАМИД II. (Хр. Андонов Полјански, Г. Делчев, Пула, 1985, 11).*

Познато е дека Гоце Делчев бил голем поклоник на бесмртното дело на сесловенските просветители св. Кирил и Методиј. Во истиот момент кога некој средношколец се обидел да ги исмева патроните на Солунската егзархиска гимназија, Гоце Делчев се нафрлил врз него со зборовите: „Овчја главо, запомни дека пред оние на кои им ја должиш можноста да го напишеш своето име човек, треба да стоиш без шапка и кога ги пцуеш".[40]

[40] *П. К. Яворов*, Г. Делчев, София, 1972, 20.



Солунската гимназија била позната ширум Македонија. Таму Гоце сретнал другари од разни краишта на Македонија. Во Солун поблиску ја сознал и ропската положба на поробена Македонија во Абдулхамидовата Османска империја. Тука кај него се зародила мислата за борба против тиранијата. Во тој правец сакал да го осмисли својот живот. „Тој повторува дека слободата се спечалува со крвави жртви, дека тие жртви треба да се дадат – но како?"[41]

Првиот јавен револуционерен истап на Г. Делчев датира во април 1889 година. Тогаш, на свеченоста посветена на роденденот на султанот Абдул Хамид II, додека масата присутни акламирала „Чок јаша!" (Да живее!), 17 годишниот Гоце Делчев, божем сепнат, осамено извикал: „Аша!" (Долу!)[42] Заташканиов инцидент силно го подигнал угледот на Гоце Делчев во неговата солунска средина. Восхит проструил низ гимназијата преку зборовите „Кукушанчето денеска беше искрено за сите нас."[43]

Во средината на 1889 година шестмина свршени ученици на Солунската егзархиска гимназија: Г. Баласчев, Г. Белев, А. Трендафилов, Кл. Караџулев, Д. Димчев и А. Чакаров, кои добро ја искусиле егзархиската денационализаторска политика, ги понудиле своите услуги на српската пропаганда подлагани од тогашната нејзина македонистичка маска, под услов да бидат „учители по Македонија на народниот македонски говор"[44]. Половината од нив припаѓале на основачите на Културно-просветното друштво „Св. Климент" во Охрид[45].

Изгледа, овој нивни чин не останал тајна за Гоце Делчев. Неуспехот во преговорите ги одвел во Софија каде се вброиле меѓу иницијаторите на лозарството.

Последните две свежи македонски средношколски национални појави (1888, 1889 г.) не можеле да

[41] *Ibidem.*
[42] *Ibid.*, 18–19.
[43] *Ibid.*, 19.
[44] *Д. Димески*, op. cit., 120–121.
[45] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 114.

ги остават рамнодушни попрогресивните солунски егзархиски ученици.

Револуционерниот дух бил сѐ поприсутен меѓу учениците на Солунската егзархиска гимназија. Така, во 1889 година во пансионот на гимназијата делувале три ученички кружоци: литературен, филозофско-научен и бунтарски (револуционерен). Тогаш, со револуционерниот кружок раководеле Борис Сарафов и Димитар Пажев. Во овој кружок, меѓу другите, членувале: Гоце Делчев, Христо Чемков и Атанас Мурџев. Во споменатиов кружок биле проучувани делата на Каравелов, Ботев, Захариј Стојанов, Иван Вазов, како и биографиите на познатите револуционери: Мацини, Гарибалди, Вашингтон, Лафајет, Костјушко, Домбровски, Кошут, Лавров, Кропоткин, Бакунин, Степњак и др.[46]

Во есента 1890 година, по заминувањето на Борис Сарафов и Димитар Пажев, раководител на револуционерниот ученички кружок станал Гоце Делчев.[47]

Во 1891 година Гоце Делчев го завршил VI клас. Притоа бил удостоен со делата на Александар Пушкин што му ги врачил лично солунскиот валија.[48]

Поаѓајќи од Гоцевата бујност, остроумност, начитаност и надареност, кукушанецот Дино Попгутов на Никола Делчев пророчки му рекол: „Умно момче имаш, Кољо. Голем човек ќе излезе од него!"[49]

По завршувањето на VI клас Гоце Делчев се нашол на крстопат: дали да ја доврши гимназијата и да стане учител или да го продолжи своето образование во некое воено училиште. Последново било попривлечно бидејќи „да бидеш офицер изгледа како да се готвиш веднаш да навлезеш во битката за она што е право на македонскиот народ. Офицер, тоа е како им

[46] *К. Кондовъ*, Гоце Делчевъ и другаритѣ му, сборникъ Илинденъ, София, 1926, 139–140.
[47] *Ibidem.*
[48] *Ст. Стаматов*, Спомени за Г. Делчев. – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 25.
[49] *Крум Христов*, Гоце Делчев, София, 1955, 45.



се чинело на мнозина млади Македончиња тогаш – речиси готов водач, кој застанува на чело и ги поведува напред своите вооружени одреди".[50] Г. Делчевата дилема конечно се распрснала пред рекламерската порака на неговите познаници, потпоручникот Димитар Жостов и јункерот Димитар Атанасов – за бугарското Кнежевско воено училиште во Књажево (Софија).[51] Од друга страна, на Гоце Делчев му било познато дека таму се наоѓал и Борис Сарафов.[52]

Понесен од мислата за корисноста на воената едукација на кадрите за идната револуционерна борба, со нему својствена вдахновена реч, Гоце Делчев успеал да ги убеди четворицата свои другари, соученици, припадници на револуционерниот кружок, да ја пригрлат реализацијата на оваа крупна замисла.[53]

Се разбира, и овојпат, признателниот 19 годишен син Гоце не сакал да замине за Бугарија без дозвола на татка си. Повторно проработила посредничката сондажа на Никола Делчев, овојпат преку дедо му на Гоце Имов.[54] Тоа е последен пат Гоце Делчев своите намери да ги верифицира со родителска дозвола. Натаму, тој ќе ја земе сопствената судбина во свои раце.

Твка, во јули 1891 година малата петчлена група незавршени солунски средношколци (Гоце Делчев, Стамат Стаматов од Дебар, Илија Кондураџиев од Прилеп, Гоце Имов од Кукуш и Стефан Стрезов од Копривштица), се нашла во Софија.[55] По таков начин целиот солунски средношколски револуционерен „кружок стапи во военото училиште" во Софија.[56]

Во Кнежевското воено училиште во трите годишта, меѓу другите, се школувале и 50-на Македончи-

[50] *Ibidem*, 46–47.
[51] *Ст. Стаматов*, Спомени за Г. Делчев . ., т. 3, 26.
[52] Cf. ф. 47.
[53] *Ст. Стаматов*, Спомени за Г. Делчев. . ., т. 3, 26.
[54] *Гоце Имов*, Еден спомен. – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 3, 35–37;
*Ст. Стаматов*, Спомени . . ., т. 3, 26.
[55] *Ibid.*, 26–28.
[56] *К. Кондов, Г. Делчев и неговите другари. – Хр. Андонов Полјански*, op. cit. т. 3, 38.



*Гоце ИМОВ и Гоце ДЕЛЧЕВ како јункери. (Д Кьосев, Гоце Делчев, Писма и др. материали, София, 1967, 19)*



ња. Делчевата група ѝ припаѓала на 13-та класа.[57] На претходната, 12-та класа питомци ѝ припаѓале бившите солунски средношколци Борис Сарафов, Георги Апостолов и Димитар Атанасов, коишто го поздравиле доаѓањето на Г. Делчевата група.[58]

Така започнал првиот тригодишен престој на Г. Делчев во соседното Кнежевство Бугарија.

3. Со акт бр. 192 од 23 јули 1891 година Гоце Делчев станал воен питомец (јункер) во Кнежевското воено училиште во Књажево, Бугарија.[59] Со тоа почнала последната, трета етапа од неговото школување.

Ова Г. Делчево тригодишно школување (1891–1894 г.) во Кнежевството Бугарија датира во време на режимот на Стефан Стамболов (1887–1894 г.). Само последните месеци од Гоцевото школување се совпаѓаат со првите месеци на новата влада на д-р Константин Стоилов (1894–1899 г.)

Диктаторскиот режим на Стефан Стамболов, протежиран од кнезот Фердинанд Кобуршки, ги гушел слободуљубивите појави во бугарското општество. Од друга страна, безмилосната буржоаска експлоатација на широките бугарски народни маси создавала тмурна претстава за младата бугарска држава.

Бездруго, ни Кнежевското воено училиште не можело да остане надвор од бугарските современи општествени текови. Во него царувала крута касарнска дисциплина пропратена со груба воена дресура. Целта била да се создадат кнежевски автомати амбицирани единствено кон полковнички и генералски еполети.[60] Оттаму, секаква слободољубива мисла и акција била сосекувана во корен. А тоа е точно тоа што не можел да го смисли Г. Делчевиот слободољубив дух. Затоа, се рушат сите негови илузии сврзани за ова училиште.

---

[57] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 88.
[58] *Ст. Стаматов*, Idem, *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 28.
[59] Акт. бр. 192/11 јули ст. стил.
/*Ст. Стаматов*, Idem . . , III, 28/.
[60] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 23.

Своето длабоко разочарување Гоце го искажал со зборовите: „Зошто не останав во Солун, зошто не ја довршив гимназијата, зошто не станав учител!“[61] Ова е прво и единствено, искрено Г. Делчево каење во текот на целокупното негово школување.



*Иван ХАЏИ НИКОЛОВ. (Илюстрация Илиндень, г. 5/кн. 7–8 (47–48), София, юнии–юлий 1933, 2).*

[61] *Ibidem.*



Меѓутоа, враќање назад немало. Честољубието од една и корисноста од воената едукација од друга страна, не му дозволувале да отстапи. Притоа Г. Делчев не го поколебала ни примамливата понуда на Иван Хаџи Николов во Борисовата градина (Софија, јули 1892 г.) во присуство на Коста Шахов – да се врати во Солун за да застане на чело на идната револуционерна организација за ослободување на Македонија.[62] Тогаш, Иван Хаџи Николов ја презентирал следнава проекција.

„1. Револуционерната организација да се формира внатре во Македонија и таму да дејствува, за да Грците и Србите не би ја таксирале како орудие на бугарската влада;

2. Основачите да се местни жители и да живеат во Македонија;

3. Политичкиот лозунг на Организацијата да е автономија на Македонија;

4. Организацијата да е тајна и самостојна, без да влегува во врска со владите на соседните слободни држави; – и

5. Од македонската емиграција во Бугарија и од бугарското општество да се бара само морална и материјална поткрепа за борбата на македонските револуционери“.[63]

Иако начелно бил согласен, Гоце Делчев, имал намера најпрво да го заврши военото училиште, па потоа да пристапи кон реализација на таквата замисла. По завршувањето на Военото училиште „ќе ме произведат во офицер. Ќе поднесам оставка на офицерството, ќе дојдам во Солун и ќе формираме револуционерна организација. Откако ќе почнеме да работиме, ние ќе спечалиме авторитет и нема да има потреба да бараме друго авторитетно лице“.[64]

[62] Основаването на ВМРО (Изъ запискитѣ на Ив. Х. Николовъ), Илюстрация Илинденъ, г. VIII/1(71), София, 1936, 5.
[63] *Ibidem.*
[64] Иван Хаџи Николов за Г. Делчев, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 3, 40.

Меѓутоа, настаните добиле позабрзан тек, па Г. Делчевата упорност да го доврши започнатото школување му ја одзела можноста да се вброи во корифеите на Македонската револуционерна организација (М Р О).

Кога веќе лично немал сили да се извлече од ова училиште, Гоце Делчев барем се обидувал да го одврати запишувањето на другите Македончиња во него. Така, познато е дека Гоце Делчев упорно го разубедувал својот сограѓанин Петар Дрвингов.[65] Поради тоа Стамат Стаматов претпоставува дека „уште тогаш кај Делчева узреала идејата дека интелектуалните сили на Македонија ќе бидат пополезни во своите родни места отколку да идат во Бугарија".[66]

Ваквите Делчеви размисли посебно ги распламтело македонското лозарско движење. Природно, за време на ретките излегувања надвор од зачмаениот касарнски амбиент, Гоце се движел во оваа прогресивна македонска средина. Притоа, посебно се спријателил со охриѓанецот Коста Шахов.[67]

Среќна околност е што пристигнувањето на Гоце Делчев во Софија коинцидира со појавата на Младата македонска книжевна дружина. Во неа или околу неа се нашле истите интелектуални сили, кои подоцна ќе ја формираат или предводат Македонската револуционерна организација.

Стожерот на Младата македонска книжевна дружина го сочинувале: Коста Шахов, Петар Поп Арсов, Георги Баласчев, Георги Белев, Климент Караџулев, Евтим Спространов, Христо Поп Коцев, Димитар Мирчев, Андреј Љапчев, Томо Карајовов, Ангел Наумов, Наум Туфекчиев, Христо Матов и Иван Хаџи Николов.[68]

Споменатава дружина била во тесна врска најпрво со студентската „Македонска дружба" на Даме Груев,

---

[65] *Ст. Стаматов*, Idem, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 30.
[66] *Ibidem.*
[67] *Ibid.*, 32.
[68] *Д. Димески*, op. cit., 128–129.



а подоцна и со кружокот на Гоце Делчев што делувал во Софиското воено училиште.

Лозарите во почетокот на 1892 година преку списанието „Лоза" дигнале глас против странските пропаганди, истакнувајќи: „Само еден силен отпор од наша страна може да нè зачува од грабливите посегања. Но, во денешнава состојба ние не можеме да извршиме слично дело; за тоа нам ни се потребни сили, а нашите се разнишани, раздробени. Значи треба да се обединиме, да ги собереме во една општа, моќна сила-народна сила, ако сакаме да ја зачуваме иднината на нашата татковина. Тоа треба да биде стремежот на секој чувствителен Македонец, каде и да се наоѓа тој."[69]

Лозарите се обиделе да застанат на патот на денационализаторската политика на странските црковно-просветни пропаганди спротиставувајќи им го своето најсилно оружје – јазикот, преку издигнувањето на „охридското поднаречје што ќе биде литературен јазик на идната Велика Македонија" – како што алармирал нивниот отворен противник, големобугаринот Левов. Оттаму и не е чудно што Ст. Стамболовиот официјален лист „Свобода" со алармантен тон ги оквалификувал како македонски национални „сепаратисти", како и забраната на „Лоза" и прогонствата на лозарите.[70]

Во Военото училиште, Гоце Делчев се повлекол во себе. Бил молчелив, скромен и добродушен. Покажувал солиден успех. На професионален, војнички план не сакал премногу да се експонира, па се наоѓал во златната средина. Со наредба од 15 септември 1892 година бил преведен во средниот клас[71], а со

---

[69] „Лоза (Софија, I/1, 1892), Програмски принципи на Младата македонска книжевна дружина. – Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, Универзитет „Кирил и Методиј", Скопје, 1981, I, 299.
[70] *Д. Димески*, op. cit., 129–130.
[71] 3. IX. ст. стил.
*/Ст. Стаматов*, Idem, – Х. А. П., op. cit., III, 30/.

наредба од 5 октомври 1893 година се нашол во последниот, завршен клас на Военото училиште.[72]

Овде, Гоце Делчев се зближил со Минчев. Им се приклучил Марин Пеев.[73] Кон нив гравитирале уште неколкумина питомци со евидентна социјалистичка ориентација.[74] Таа нивна дружба била оквалификувана како социјалистички кружок. Познато е дека тие игнорантски се однесувале кон строгата училишна забрана за читање весници, списанија и книги со револуционерна содржина. Меѓу нив тајно циркулирала забранетата революционерна книжнина, особено онаа од социјалистичка провениенција. Така, под Гоцевата „перница секогаш се наоѓаа делата на Маркс, Енгелс, Кауцки, Шалгунов, Чернишевски, Доброљубов, Херцен" (Вл. Коцев)[75] Притоа, ни казните не успевале да ја елиминираат таквата пракса на Г. Делчев и неговите другари.

Во јуни 1894 година на годишните испити за последната, завршна година Гоце Делчев постигнал солиден општ успех од 9,45, со сјајно проценето поведение од 12 (во 12-то балниот систем)[76]. Со тоа, Делчевото школување во Кнежевското воено училиште успешно завршило. Тогаш, Гоце Делчев се изјаснил за стажирање во 22-от тракиски пешадиски полк во Татар-Пазарџик.[77] Останала само промоцијата на завршените питомци во првиот офицерски чин. А токму околу тоа избил скандал.

Новата влада на Константин Стоилов, со цел да заштеди парични средства, навестила пролонгирање на рокот на прокламирање на новата класа офицери до 1 јануари 1895 година.[78] Тоа предизвикало силен

---

[72] 23. IX. ст. стил.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 92.

[73] *Ст. Стаматов*, Idem. . , III, 29.

[74] Cf. Социалистъ, София, бр. 1(4.X.1984), – *Д. Зографски*, Гоце Делчев – идеолог и стратег на македонското националноослободително движење, зб. Гоце Делчев, МАНУ–ИНИ, Скопје, 1973, 36, ф. 2.

[75] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 100.

[76] *Ibidem*, 92.

[77] *Ibidem*.

[78] *Ibid*.



револт кај завршените јункери.Уследиле две остри анонимни јункерски писма адресирани до воениот министер и до началството на Кнежевското воено училиште. Тоа било протолкувано како жесток атак на воената дисциплина. Со цел да се задуши таквата појава во корен, биле притворени тројца „сомнителни" јункери (Васил Минчев, Владимир Ковачев и Марко Ванков), блиски другари на Гоце Делчев. Следело апсење на Марин Пеев. Тогаш Гоце Делчев несебично решил сета вина да ја преземе врз себе, изјавувајќи дека тој ги напишал анонимните писма, па според тоа притворените питомци се невини. Не му поверувале, но го притвориле, пред сè, поради неговата социјалистичка насоченост. Заедно со него го притвориле и Г. Жељасков.[79]

Всушност, случајот со посочените анонимни писма бил само повод за пресметка со социјалистички насочените младинци. На тоа нè наведува откритието за време на маневрите во Ловеч, 1896 година, дека автор на анонимките бил некојси С. Н., тогаш офицер на служба во Ловеч.[80]

Во подигнатото обвинение против Гоце Делчев се тврдело дека не само што „тој е социјалист, туку (и) дека врши таква пропаганда во училиштето".[81]

Наредбата бр.107, параграф 5 од 6 октомври 1894 година* на Кнежевското воено училиште, со која биле исклучени посочените шестмина питомци, гласела: „Врз основа на актот од 16 септември (ст. стил, н. б.), под бр.133, јункерите од повереното ми училиште: Васил Минчев, Владимир Ковачев, Марко Ванков, Господин Жељасков, Георги Делчев и Марин Пеев, се исклучуваат од повереното мі училиште и се префрлаат во резерва на армијата како редови. Првите двајца без право за повторно запишување и претставување за производство во офицерски чин, а последните четво-

---

[79] *Ibid.*, 93.

[80] *Христо Андонов Полјански*, op. cit., т. I, 95, ф. 399.

[81] *Т. Делииванов*, Спомени за Гоце, Х. А. П., op. cit., III, 41.

* наредба бр. 107/24. IX ст. стил.

рица со право да бидат примени одново во служба, затоа што пишувале анонимно писмо до господинот Воен министер. При тоа, оние на кои им се дозволува повтроно да стапат во армијата ако го сакаат тоа, претходно треба да постапат по сопствена желба во некои од воените единици, од каде што и ќе се претстават за производство во првиот офицерски чин"[82].

Наредбата во својата ригорозност одела дотаму што дури инсистирала „шестмината да се исклучат од списоците на училиштето".[82a]

Пејо К. Јаворов категорички тврди дека Гоце Делчев бил исклучен од Кнежевското воено училиште „како социјалист".[83]

Ваквиот пресврт на настаните Гоцета не само што не го растажил, туку го развеселил. Се почувствувал слободен како птица. Совеста му била мирна бидејќи со туѓа „помош" бил ослободен од стегите на стажантурата. Сега, пред него ширум се отворала нова револуционерна перспектива. Тогаш Гоце Делчев на Т. Делииванов му рекол: „Нашава ропска положба во Македонија определува јасно што треба да правам. . . Непростиво е за нас, издигнати духовно повисоко, да трпиме, да теглиме и да чекаме други да нè ослободуваат".[84]

Во тоа време Гоце Делчев сеуште не знаел за веќе формираната, строго конспиративна М Р О. Неговиот придружник во тие „непријатни" софиски денови, Туше Делииванов, ги разоткрива Г. Делчевите намери: „Тој ќе отиде во Македонија и ќе се оддаде на револуционерна дејност организирајќи го населението за борба против угнетувачите. Овде ништо позитивно не дознал за таква дејност во Македонија, ниту попаднал на некого што би го упатил. . ."[85]

---

[82] *Ст. Станатов*, Idem. . , III, 34.
[82a] *Ibidem*.
[83] *П. К. Яворов*, Г. Делчев, 1972, 28.
[84] *Т. Делииванов*, Спомени за Гоце, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 41.
Изреки и искажувања, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., IV. 220.
[85] *Т. Делииванов*, Idem. . , т. III, 41–42.





*Туше ДЕЛИИВАНОВ. (Хр. Андонов Полјански, Г. Делчев, Пула, 1985, 40).*

Прв чекор во таа насока Гоце Делчев направил со испраќањето молба до Егзархијата за учителствување во Македонија. Под негово непосредно влијание истото го направил и неговиот сограѓанин Т. Делииванов. „По десетина дни добивме речиси едновремено поставување: јас од Егзархијата, а тој од Штипското училишно настојателство" – истакнува Делииванов.[86]

---

[86] *Ibidem*, 42.

Така Гоце Делчев, во октомври 1894 година, дознал за своето прво работно, учителско место во познатото штипско предградие Ново Село.

Завршила третата, последна етапа од неговото школување. Со тоа завршила втората фаза од Г. Делчевиот живот, фазата на неговата рана младост, што го опфаќа неговото школување во Солун и Софија.

Гоце Делчев се нашол пред третата, последна, најзначајна, револуционерна фаза од својот бурен живот.



## III.

## СВЕТОГЛЕД

На својата 22 годишна возраст, по завршената општа и воена школовка, на прагот на својата македонска националноослободителна актива, Гоце Делчев оставал впечаток на рано созреана, високо карактерна личност со веќе оформен прогресивен светоглед.

„Интелектуалниот развиток на Гоце Делчев минувал низ неколку етапи. Во Кукуш стекнал основни знаења за светот и луѓето. Во солунската гимназија нив ги продлабочил и успеал да проникне во сферата на науката, литературата и социјализмот. Во Военото училиште дијапазонот на неговиот интерес веќе се разбистрил по низа прашања, посебно од областа на разните политички и социјалистички доктрини".[87]

Гоце Делчев бил заплиснат од идеите на Француското просветителство, Француската буржоаска револуција, Американската војна за независност, Револуциите од 1830 и 1848 година, Париската Комуна од 1871 година.[88]

Г. Делчев посебно го интересирале ослободителните борби, поаѓајќи од Американската војна за независност, преку карбонарите, италијанското националноослободително движење со идеологот Мацини, до револуционерните концепции на ослободителните движења на балканските народи (српскиот, грчкиот, романскиот, бугарскиот). Се разбира, најдобро го познавал најсвежото, бугарско националноослободително движење. За тоа најмногу придонесол неговиот дотогашен тригодишен престој во младата бугарска држава. Гоце Делчев не само што ја проучил литера-

[87] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 1972, I, 99.
[88] *Ibidem*.

турата за ова прашање, а посебно „Записките. . ." на Захариј Стојанов и неговата биографија за Васил Левски, туку имал можности и за живи контакти со бугарските револуционери.

Секако, Г. Делчевиот примарен интерес бил свртен кон ослободителните борби на македонскиот народ, посебно на оние од времето на Големата Источна криза: Разловечкото востание, Македонското (Кресненско) востание, Демир-Хисарскиот заговор. Впрочем, тој подоцна ќе контактира со водачот и идеологот на посочените две востанија (Разловечкото и Кресненското), Димитар Поп Георгиев Беровски, при што имал можност изворно да се информира за посочените светли настани од македонската историја.

Бездруго, Г. Делчев бил добро запознат со познатите македонски национални пројави од своето време. Лично, непосредно бил поврзан со лозарите и со Македонската социјалистичка група во Софија.

Гоце Делчев мошне добро ги познавал биографиите на Вашингтон, Лафајет, Мацини, Гарибалди, Костјушко, Домбровски, Кошут, Раковски, Каравелов, Ботев, Левски, со што го проширил својот револуционерен видокруг.[89]

Се разбира, за доградбата на неговиот револуционерен профил знатно влијаела неговата актива во солунскиот и софискиот кружок, како и неговите блиски врски, првенствено, со лозарите и социјалистите во Софија. Притоа мошне позитивни траги оставило неговото познанство со Коста Шахов.

Гоце Делчев скоро подеднакво го привлекувале природните и општествените науки. Неговиот интерес се движел од математиката, биологијата до историјата и филозофијата.

Бил заплиснат од бројни учења.

Дијапазонот на Г. Делчевите познанија се протегал од Дарвиновата теорија па до Маркса.[90]

---

[89] Поопширно за Г. Делчевата идеолошка подготвеност кај: *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев . . , 1972, I, 99–111.

[90] *Cl. Ст. Стаматов*, Спомени за Гоце, Х. А. П., op. cit., III, 32.



Посебно го привлекувале идеите на руските револуционери-демократи: Добролјубов, Чернишевски, Херцен, Писарев.

„Врз него влијаеле и различни револуционерни, утопистичко-социјалистички, утопистичко-комунистички и анархистички идеи, особено оние на Бланки, П. Кропоткин, Михаил Бакунин и С. Михаилович Кравчински – Степњак".[91] Оттаму блиско му било сиромахомилството на леринчанецот Спиро Гулапчев.[92]

Г. Делчевите идеолошки погледи се здобиле со социјалистички колорит по запознавањето со делото на загоричанецот Димитар Благоев. За тоа влијаеле и контактите со Македонската работничка социјалистичка група на Васил Главинов, а посебно неразделната дружба со Димо Хаџи Димов.[93] Од друга страна, творците на марксизмот Маркс и Енгелс, ги запознал преку некои нивни дела, благодарение на издавачката дејност на Спиро Гулапчев.[94]

Опкружен од посочените Македонци, видни пропагатори на социјалистичките идеи, Гоце Делчев со своите духовни предиспозиции, се нашол во прегратките на социјалистичкото учење. За тоа јавно информира софискиот весник „Социјалист" од 4.X. ст. стил 1894 година: „Од воеността училиште се исклучени шестмина ученици коишто споделуваат социјалистички идеи, под изговор дека божем напишале некакво анонимно писмо до воениот министер. Сета работа е да се ослободат изедниците на сиромаштијата од опасната за нив социјалистичка 'зараза'".[95]

Самиот Гоце Делчев на социјалистите гледал вака: „Тие луѓе вршат една вистинска револуционерна работа, растурајќи социјалистичка литература, за да

---

[91] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 102.

[92] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 35.

[93] *Ibidem.*

[94] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 1972, I, 100.

[95] *Д. Зографски*, Гоце Делчев – идеолог и стратег на македонското националноослободително движење, зб. Гоце Делчев, МАНУ–ИНИ, Скопје, 1973, 36. ф. 2;

можат социјалистичките идеи да проникнат во нашите редови. Тие можат да изиграат преродбенска, а не штетна улога".[96]

Меѓутоа, Г. Делчевото инклинирање кон нивните идеи имало првенствено декларативен карактер. Тој е пред сè класичен национален револуционер. Така, според Ст. Стаматов, Гоце Делчев „одлично знаеше дека ни со теоријата на Дарвина, ниту пак со онаа на Маркса ќе биде ослободена Македонија".[97] Ова, Христо Андонов Полјански го толкува вака: „Делчев беше свесен оти конкретната тогашна состојба во Македонија не трпеше шаблонска примена на научни погледи и револуционерни идеи, кои не одговараат на конкретните специфични услови кои, тогаш, беа присутни во Македонија. Токму поради тоа, тој дејствуваше како типичен револуционерен демократ и трибун, кај кого, заради специфичните објективни услови и прилики, националноослободителната револуционерна идеја стоеше на преден план. На прво место, таа имаше евидентно и превосходно значење".[98]

Токму ваквиот Гоце Делчев, со прогресивни идеолошки погледи и воено-едукативен капитал, се нашол пред подотворените трасцендентални порти на македонската историја.

Хр. Андонов Полјански, op. cit., I, 104.

[96] Христо Андонов Полјански, Гоце Делчев /Документација/, 1972, т. IV, 248 (152).

[97] Ст. Стаматов, Idem, Хр. Андонов Полјански, op. cit., 1972, III, 32.

[98] Хр. Андонов Полјански, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 35.



IV.

# ВИОРНИ ГОДИНИ

Формирањето на Македонската револуционерна организација (М Р О) отвора ново поглавје во поновата македонска историја.

Agens movens за создавањето на М Р О била младата македонска просветна интелигенција. Главен иницијатор за создавањето на МРО бил Даме Груев.[99]

Мислата за формирање на револуционерна организација станала базична преокупација на редица македонски интелектуалци, меѓу кои, со своите обиди на тој план, посебно се истакнале: Пере Тошев, Иван Хаџи Николов и Даме Груев.[100].

Даме Груев ѝ припаѓа на групата македонски интелектуалци, која бргу созреала, благодарение, пред сè, на мачната образовно-воспитна одисеја на релацијата *Солун-Белград-Софија, искусувајќи го притоа*, на најдобар можен начин, грубиот денационализаторски однос на бугарската и српската пропаганда. Оттаму, во 1891 година кај Даме Груев созреала идејата за основање революционерна организација во Македонија. Даме Груев сметал дека преку истакнувањето на нејзината ослободителна компонента најлесно ќе може да се застане на патот на странските пропаганди, а посебно на српската „пред да успее српската пропаганда да се засили и да го раздроби народот"[101].

Споменатата студентска „Македонска дружба" претставува прв посериозен чекор на Даме Груев во

[99] Д. Димески, op. cit., 137–138.

[100] Ibidem, 132–133.

[101] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 8.



*НАСТАВНИОТ персонал на Прилепската прогимназија. Учебна 1892/3 г. Седат: П. Тошев шести и Д. Груев седми од лево. (Ил. Илинденъ. 4/3 (33), София, 1931, 10)*



тој правец.[102] Размислите и намерите на овој македонски студентски кружок биле прекинати по убиството на министерот Белчев и апсењето на Даме Груев во Софија.[103] Нешто подоцна, оваа „Дружба", навистина без Даме Груев, ќе стане јатка на лозарите.[104]

Во летото 1891 година Даме Груев направил нов обид за револуционерно организирање во Битола, формирајќи „Учителски сојуз"[105] со „чисто револуционерна цел".[106] Меѓутоа, и овој обид на Даме Груев пропаднал, благодарение на егзархиското орудие, архимандритот Козма Пречистански, тогашен претседател на егзархиската црковно-школска општина во Битола.[107]

Секако, грубата егзархиска централистичка и денационализаторска црковно-просветна политика во Македонија претставувала силна кохезиона причина која во почетокот на последната деценија на XIX век ги збила редовите на македонската младина, граѓанските, првенствено, еснафски средини и интелигенцијата, овозможувајќи дотогашните појави на антиегзархиски отпор да прераснат во широко антиегзархиско движење вперено против егзархиското диригирање со македонските црковно-школски општини и нејзината големобугарска поставеност.[108] Тогаш императивно искрснало прашањето: „До кога ќе бидеме храненици! Нема ли еден ден пак да стапнеме на сопствените нозе? Или уште ќе пoлзиме"[109]

---

[102] *Cf. Клисуров*, Създаване, развитие и дейност на Македонската революционна организация, сп. Македонско дело, г. 7/бр. 154, 24 февруари 1932, 8.

[103] *Љ. Лапе*, Спомени на Д. Груев, зб. Даме Груев /истражувања и материјали/, ДНУ, Битола, 1981, 16.

[104] *Cf. Бл. Ристовски*, Македонската нација, Мисла, Скопје, 1983, I, 485, 545.

[105] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает /1893–1903/, II изд., Скопје, 1982, 135, ф. 122.

[106] Спомени на Дамянъ Груевъ., 9.

[107] Види: *Д. Димески*,, op. cit., 135, ф. 123.

[108] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 130.

[109] Вардарски, Стамболовщината въ Македония и нейнитѣ прѣдставители, 1894, 60.

Самото доаѓање на Стамболовиот експонент Лазаров на чело на Училишниот оддел на Егзархијата во 1892 година и неговата бескрупулозна офанзивност во спроведувањето на денационализаторската политика во Македонија уште повеќе придонеле за растот на и без тоа наелектризираното антиегзархиско расположение кај прогресивните македонски кругови.[110] Егзархискиот гнев најдобро го искусила македонската прогресивна просветна интелигенција, која била материјално зависна од егзархиските донатори што дошле со пари „да создаваат Бугари во Македонија".[111] Притоа, познатиот македонофоб Васил К'нчов отворено изјавувал дека дошол „да ја бугаризира Македонија".[112]

Критикувајќи ја ваквата кусогледа егзархиска политика, Петар Поп Арсов подоцна, во 1894 година, ќе истакне: „Егзархијата дава пари и купува ветар, зошто народност со пари не се купува!"[113]

Продорот на бугарскиот наставен кадар во егзархиските училишта во Македонија при постојната хиперпродукција на домашен македонски наставен кадар[114], дискриминирањето, шиканирањето и исклучувањето на македонскиот прогресивен „сепаратистички" наставен елемент (пр. Д. Цонев, Ив. Х. Николов, Г. Баласчев и др.)[115], употребата на бугарскиот јазик во егзархиските училишта и впрегнувањето на македонските црковно-школски општини во егзархискиот колосек, биле основни мотиви за растечкиот револт на разбудените македонски граѓански средини, чија острица била вперена против ваквите егзархиски денационализаторски големобугарски посегања врз самостојниот пат на македонскиот општествен развиток.

---

110 *Вардарски*, op. cit., 7–62.
111 *Cf. Вардарски*, op. cit., 26, 34.
112 Основането на ВМРО (Изъ запискитѣ на Иванъ Хаджи Николовъ) – Съобшава Христо Шалдев, Илюстрация Илинденъ, г. VIII/1(71), София, януарий 1936, 4.
113 *Вардарски* /П. Поп Арсов/, op. cit., 56.
114 *Cf. Д. Димески*, 131, ф. 103.
115 *Вардарски*, op. cit., 15.



Оттаму, Петар Поп Арсов ќе истакне: „Ни даваат пари за да не убијат. . . По ѓаволот тие пари, ако нашите општини, убивајќи ги, уште и не ги веруваат, па им натрапуваат семожни претседатели, владици, директори, учители и сл. за да ги контролирале (?!) сумите – единствениот мотив на бугарската пропаганда. . . Да, бугарска пропаганда!"[116]

Антиегзархиското движење во Македонија придонело за засилено револуционизирање на македонските граѓански средини. Затоа, за него, Ѓорче Петров, со право, ќе истакне дека тоа го толкува „просто како реакција против долгогодишниот стремеж на Егзархијата да го сосредочи во свои раце диригирањето на општествениот живот, а освен тоа, го сметам за прв чекор кон самодејност во земјата. . . Тоа неосетно се преоди во револуционерно движење".[117]

И така, додека поранешните обиди за револуционерно организирање завршувале на маргините на револуционерните намери, напорите, во определен момент на потполно созреани услови, во 1893 година биле крунисани со создавањето на Македонската револуционерна организација. Притоа, главната заслуга за нејзиното формирање му припаѓа на Даме Груев.[118]

Секако, пресудна улога одиграло Д. Груевото враќање во Солун во летото 1893 година, кога се вработил како коректор во печатницата на книжарот Коне Самарџиев, виден претставник на македонската конзервативна, проегзархиски обоена буржоазија.[119] Всушност, Даме Груев дошол на местото на Никола Наумов.[120]

---

116 *Ibidem*, 48–49.
117 Ѓорче Петров, Спомени-кореспонденција, редактор Љ. Лапе, Култура, Скопје, 1984, 48.
118 *Cf. Д. Димески*, Даме Груев – основоположник и организатор на македонското револуционерно движење /1893–1903/, – зб. Даме Груев во македонското националноослободително движење, МАНУ, Скопје, 1989, 79–107.
119 Даме Груев, /Истражувања и материјали/, ДНУ, Битола, 1981, 17. *Cf. М. Пандевски*, Илинденското востание во Македонија, Скопје, 1978, 11.
120 *Д-р Христо Татарчев*, Спомени, – Борбите в Македония и Одринско (1878–1912). Спомени, София, 1981, 79.

Кај Иван Хаџи Николов, опфатен од ослободителната идеја уште од младешките години[121], околу 1892 година се зацврстила мислата дека „само една тајна револуционерна организација ќе може да го пресече патот на туѓите пропаганди во Македонија"[122], бидејќи претендирале да постанат „Србија – Пиемонт балкански, Бугарија – балканска Прусија".[123] За таа цел, во 1892 година ги сондирал во Солун прогресивните македонски интелектуалци: Петар Поп Арсов, Христо Татарчев, Димитар Цонев и Христо Батанџиев. Меѓутоа, помислата дека се малкумина ги одвратила од преземање практични чекори во тој правец. Во потрага по авторитетна личност, Иван Хаџи Николов во јули 1892 година отпатувал во Софија. Тогаш датира неговата посочена средба со Гоце Делчев во Борисовата градина, со посредство на Коста Шахов. Притоа, Гоце Делчев начелно прифатил, но тоа го условил со завршувањето на Кнежевското воено училиште, поради што и овој обид на Иван Хаџи Николов пропаднал.[124]

Меѓутоа, Даме Груев не мислел така. Тој сметал дека се созреани условите за основање на револуционерна организација. Неговата оптимистичка прогноза била базирана на вонредно тешката општествено-економска положба на македонскиот народ, на засилената денационализаторска дејност на пропагандите, првенствено на разгорената антиегзархиска борба, а посебно на наелектризираната атмосфера создадена со доаѓањето на Н. Лазаров за началник на Училишниот оддел на Бугарската егзархија (1892 год.), со вратените лозари во Солун (1892 год.), со егзархиското преместување, односно отпуштање од работа на неколку прогресивни македонски просветни работници од Солунската машка егзархиска гимназија „Св. Кирил и Методиј", со назначувањето на бившиот бугарски министер Михаил Сарафов за директор на Солунската

[121] *Cf. Д. Димески*, op. cit., II, 1982, 133, ф. 111.
[122] Основаването на ВМРО (изъ запискитѣ на Ив. Х. Николовъ), 5.
[123] *Вардарски*, op. cit., 13.
[124] Види: *Д. Димески*, op. cit., 133–134.





*Д-р Христо ТАТАРЧЕВ. (Ил. Илинденъ, 5/7–8 (47–48), 1933, 3).*

машка егзархиска гимназија (учебна 1893/4 год.), како и со назначувањето на пронончираниот бугарски македонофоб Васил К'нчов за главен инспектор на егзархиските училишта во Европска Турција (1893 год.)[125] Оттаму, Даме Груев просто го почувствувал пулсот на времето, па затоа неговата упорност не била залудна.

Даме Груев најпрво се вклучил во кругот на прогресивната македонска просветна интелигенција во Солун. Се поврзал со својот стар пријател и истомисленик Петар Поп Арсов од кого веројатно дознал за

[125] *Васил Кънчов*, Избрани произведения в два тома, София, 1970, т. I, 13.

нереализираните намери на Иван Хаџи Николов. Притоа, веројатно било споменато и името на Гоце Делчев. Даме се зближил и со Андон Димитров, тогашен учител по турски јазик во Солунската егзархиска машка гимназија „Св. Кирил и Методиј“.[126] Даме Груев во август 1893 година за првпат се сретнал со Христо Татарчев, тогашен егзархиски школски лекар во Солун. Бездруго, личноста на Татарчева му импонирала.[127] Оттаму произлегла и евидентната сондажа на Татарчева за покренување на идната револуционерна дејност.

На 2 ноември 1893 година, шетајќи по солунското крајбрежје, Даме Груев и Андон Димитров се сретнале со Иван Хаџи Николов. Тогаш, конечно се договориле за заедничката средба.[128]

Основачкиот состанок бил одржан во сабота навечер[129], на 4 ноември 1893 година[130] во станот на Христо Батанџиев во Солун.[131] Тогаш шестмината кори-

[126] Даме Груев, Битола, 1981, 17;
*Андон Димитров*, Спомени. – Борбите в Македония и Одринско, Спомеии, София, 1981, 100–101.

[127] Ресенчанецот Христо Татарчев студирал медицина во Цирих и Берлии, каде што во 1892 година дипломирал. Положил тежок колоквијален испит во Истанбул со што обезбедил нострификација иа лекарската диплома. Со посредство на султановиот личен лекар бил удостоен со покана и присуствувал на селамлакот кај султанот Абдул Хамид II. (Въ Македония и Одринско. Спомени на М. Герджиков. II Първият ЦК на ВМРО. Спомеии на Христо Татарчевъ, МНИ, София, 1928, 94).
Секако, ова не било тајна за Д. Груев. Со својата тогаш ретка, необично цеиета професија, со своето високо котирање во врвните осмаиски кругови, а посебно со својата очигледна револуционерна иасоченост д-р Христо Татарчев го импресионирал Груева.

[128] Из записките на Иван Хаджииколов. – Борбите в Македоиия и Одринско (1878–1912). Спомени, Редактор, К. Пандев, София, 1981, 94–95.

[129] Иваи Хаџи Николов основоположиичката средба ја датира на 23 октомври (ст. стил, б.н.) „во петокот вечерта“. Меѓутоа, не станува збор за петок, туку за *сабота*.
Види: в. Новини, IV/10, Цариградъ, петъкъ, 22 октомврий (ст. стил) 1893 г.

[130] *Cf. Д. Димески*, op. cit., ф. 5.
*Андон Димитров*, Спомени . . , София, 1981, 102.

[131] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 139, ф. 4.
Според К. Пандев, тогашииот стан на Христо Батаиџиев бил „бивш стан на Иван Хаџи Николов“. Види: Борбите в Македония и Одринско (1878–1912). Спомеии, София, 1981, 804. (Ив. Хаджиниколов, ф. 3).



феи на МРО: д-р Христо Татарчев, Иван Хаџи Николов, Петар Поп Арсов, Христо Батанџиев, Андон Димитров и Даме Груев – размениле мисли околу физиономијата и целите на Револуционерната организација. Дискусијата се движела во широки релации: од борбата за реализирање на чл. 23 од Берлинскиот договор[132] па до споменатото, веќе искристализирано гледиште на Иван Хаџи Николов.[133]

Тогаш, според Христо Татарчев, групата се конституирала како друштво без писмен протокол и без да изберат раководител, како претседател и сл. „На таа средба не се востанови никаква формалност, клетва или нешто слично, за да се сметаат членовите лично обврзани да дејствуваат за делото“.[134] Сепак, самиот факт што групата се конституирала го потенцира основачкиот карактер на нејзиниот прв состанок.

На втората средба, одржана во почетокот на јануари 1894 година, се пристапило кон конкретно оформување на МРО.[135] Тогаш Петар Поп Арсов добил две задачи: а/ да подготви Нацрт – Устав на Организацијата[136] и б/ „да напише брошура под наслов 'Стамболовштината во Македонија'“.[137] Притоа, бил прифатен предлогот на Иван Хаџи Николов: „Оние кои ќе се изјаснат позитивно за егзархистичката централистичка политика да се сметаат за непогодни, а оние, кои ќе бидат за децентрализација на црковно-школското дело во Македонија, за погодни. ... и (како такви, н.б.) да се посветат во револуционерната идеја“.[138] Ова само по себе зборува колку многу има вистина во мислата на Ѓорче Петров дека антиегзархи-

[132] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 139, ф. 5.

[133] Cf. ф. 63.

[134] II. Първиятъ ЦК на ВМРО . . , Спомени на Хр. Татарчевъ . . , 101–102.

[135] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 140, ф. 9.

[136] Първиятъ ЦК на ВМРО . . , 102–103.

[137] Мърки за засилваие на Революционната организация. Изъ запискитѣ на Иванъ Хаджи Николовъ, Ил. Илинденъ, г. VIII/2(72), София, 1936, 6.

[138] *Ibidem*.



*Петар ПОП АРСОВ. (П. Стојанов, П. Поп Арсов, Култура, Скопје, 1963, 17)*

ското движење во Македонија „неосетно се преroди во револуционерно движење".[139] Така, всушност МРО никнала и ги правела првите чекори првенствено како антипод на Егзархијата и нејзинта груба централистичка и денационализаторска политика во Македонија.

[139] Ѓорче Петров, Спомени-кореспонденција, Скопје, 1984, 48.



Најверојатно, на првите две средби Одринско не влегувало во плановите на главните актери на МРО.[140]

Мошне тешко може да се следи основоположничката градба на МРО во врска со нејзиниот карактер, целите[141], името[142], времето и начинот на донесувањето на нејзините први правни акти (Уставот и Правилникот)[143], поради различните искази на нејзините главни протагонисти, а првенствено поради недостиг на изворна протоколна документација. Единствено е сигурно дека „автономниот принцип" лебдел пред очите на сите нив.[144]

Се разбира, сите дилеми околу организационата поставеност, карактерот и целите на Организацијата, што произлегуваат од различните искази на основоположниците, се распрснуваат по донесувањето на нејзините правни акти: Уставот (статутот) и Правилникот.

Нацрт-Уставот што го подготвил Петар Поп Арсов бил изработен врз база на „Уставот на Бугарскиот Централен револуционерен комитет" публикуван во познатите „Записки..." на Захариј Стојанов.[145]

На една од наредните седници на шестмината основоположници на Организацијата, Уставот бил усвоен.[146] Тешко може да се утврди дали Нацрт-Уставот бил целосно прифатен без корекции или пак претрпел знатни измени, како што може да се констатира од Д. Груевите зборови: „Се групиравме меѓу себеси, заеднички изработивме Правилник-Устав".[147]

[140] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 141, ф. 14.
[141] *Ibidem*, ф. 15.
[142] *Ibid.*, ф. 16.
[143] *Ibid.*, ф. 17.
[144] Автономниот принцип, истакнува Татарчев, во дадената ситуација го сметале за најрационален.
Види: *Д-ръ Хр. Татарчевъ*, Спомени отъ миналото, сборникъ Илинденъ, София, 1922, 12.
[145] Cf. Уставъ на Българския централни революционни комитетъ. – Записки по българскитѣ възстания (расказъ на очевидци) 1870–1876, отъ Захарий Стояновъ (I изд. т. I, Пловдив 1884, н.б.) – томъ I, II и III, V изд. София, 1942, 74–80.
[146] Уставъ на бълг. Македон. – Одр. револ. комитети. Архив на ИНИ, Скопје, сл. I. 354.
*Cf. Иван Катарџиев*, Некои прашања за уставите и правилниците на ВМРО, Г ИНИ, V/1, Скопје, 1961, 149–164.
[147] Даме Груев, /Истражувања и материјали/, Битола, 1981, 18.

Првиот устав на Организацијата има тесен, националистички карактер, што секако се должи на тогашната идејна тесноградост, туѓото влијание и неискуството на неговите автори.[148]

Уставот на МРО содржи 14 члена распоредени во 4 глави во кои се опфатени: целта, составот и устројството, материјалните средства и казните на Организацијата.

Според чл.1, целта на Организацијата била стекнување „потполна политичка автономија на Македонија и Одринско"[149], со што квалитетно е надраснат чл. 23 од Берлинскиот договор.[150] За постигнување на таа цел, според чл. 2, Организацијата била должна да го разбуди „сознанието за самозаштита" кај населението, меѓу него, низ печатот или усно, да шири револуционерни идеи и да подготви и подигне општо востание.[151]

Организацијата била поставена врз централистички принцип. Според Уставот, неа ја сочинувале: Централниот комитет, окружните, околиските и селските комитети (чл. 5).[152]

Конспиративноста на Организацијата доаѓа до израз во чл. 4 од Уставот: „Членовите на секој комитет се делат на групи со по еден началник, определен од раководителот. Секој член на групата, како и началникот, носат по еден број даден од надлежниот комитет. Секој работник ги знае само членовите на неговата група и началникот, а последниот го знае само раководителот на комитетот или посредникот".[153] Всушност, групите претставувале основни клетки на Организацијата.

---

[148] Уставъ . . ., сл. I. 354, 1–4.
[149] Уставъ . . ., ИНИ, сл. I. 354, 1.
[150] *Александар Христов*, Принципот на автономна Македонија во програмата на ВМРО. Политичко-правен аспект, Г ИНИ, VII/2, Скопје, 1963, 5–34.
[151] Уставъ . . ., 1.
[152] *Ibidem*, 2.
[153] Уставъ . . ., сл. I. 354, 2.



На чело на месните комитети стоеле управни тела. Управните тела на окружните комитети биле назначувани од ЦК, на околиските биле предлагани од окружните, а назначувани од ЦК, додека селските биле назначувани од околиските комитети (чл. 6)[154]

Во завршниот, чл.14 од Уставот децидно е кажано: „Врз основа на овој Устав, е изработен детален внатрешен Правилник".[155] Овде, секако, станува збор за обично прејудицирање, бидејќи правилникот е изработен подоцна.[156]

На истата седница кога бил прифатен Уставот, се конституирал првиот Централен комитет со д-р Христо Татарчев како претседател и Даме Груев како секретар и благајник.[157]

Правилникот содржи 50 члена, групирани во 11 глави. Истиот детално ги разработува уставните (статутарни) норми. Тој ги содржи следниве глави: I. Состав, устројство и должности на Р(евол.) комитети; II. должности на управните тела на месните р. комитети; III. должности на членовите на управните тела; IV. должности на началниците на групите; V. должности на членовите–работници; VI. кореспонденција; VII. тајна пошта; VIII. тајна полиција; IX. казни; X. вооружување и XI. материјални средства на Комитетот.[158]

ЦК и управните тела на месните револуционерни комитети биле составени од претседател, секретар, благајник и неколку советници (чл. 1). Членовите на ЦК биле изборни. Било предвидено секоја година нив да ги избираат со мнозинство гласови раководителите

---

[154] *Ibidem*.
[155] *Ibid*., 4.
[156] Меѓутоа, поинаков впечаток се добива од спомените на Даме Груев. Тој истакнува дека заеднички изработиле „Правилник–Устав" и дека „во Правилникот не се предвидуваше ништо за српската пропаганда . . . Она беше во учебната 1893/4 година" /Даме Груев, Истражувања и материјали, ДНУ, Битола, 1981, 18./
[157] Първиятъ ЦК на ВМРО. Спомени на Хр. Татарчевъ . . ., 103; Из записките на Иван Хаджиниколов, – Борбите . . ., София, 1981, 96.
[158] Правилникъ на бълг. македон.-одр. револ. комитети, Архив на ИНИ, Скопје, сл. I. 355, 1–15.

на окружните комитети, односно нивните полномошници (чл. 2)[159]

Во чл. 4 се изнесени должностите на ЦК. Посебно е интересна ал. 5 од чл. 4, која гласи: „Тој (ЦК, н.б.) ги води контактите со надворешните МРК (Македонски револуционерни комитети, б.н.) доколку има такви и во договор со нив и со окружните внатрешни комитети, го прогласува денот на востанието, го уредува планот на акциите и раководи со движењето директно или преку специјална комисија составена од него во договор со надворешните комитети".[160] Оваа алинеја покажува колку авторите на Правилникот, во услови на првични чекори на Организацијата, се носеле со илузии за надворешна помош, со очи свртени, првенствено, кон македонската емиграција во Бугарија. Затоа тие ги изедначиле евентуалните надворешни македонски комитети со рангот на внатрешните окружни комитети, задржувајќи го, сепак, правото на ЦК на главен фактор и координатор на идното востание.

Окружните комитети директно, а околиските посредно преку окружните, контактирале со ЦК. Тие биле должни на крајот од секој месец да му даваат отчет на ЦК за својата работа и за ситуацијата во својот реон. „На крајот од секоја година даваат детален извештај во кој изложуваат:

1. колку другари-работници за слободата имаат во секој град и секое село и колку од нив се способни со оружје в рака да се борат со непријателот;
2. колку оружје имаат и колку им е потребно;
3. квалитетот и дејноста на тајната полиција;
4. уредувањето и дејноста на поштата;
5. состојбата на благајната;
6. духовите на членовите ѝ противниците; и

[159] Cl. *Иван Катарџиев,* Два правилника на ВМРО од предилинденскиот период, Историја, I/1, Скопје, 1965, 39–46.
[159] Правилникъ . . , 1.
[160] Правилнnкъ . . , 2.



7. постојните вооружени турски сили: војска, заптии, башибозуци и др."[161]

Групите биле основни клетки на Организацијата, а нивните началници – базични раководни кадри. Според чл. 13, „началниците на групите се должни:

1. да им ја предаваат на своите потчинети задачата поставена од претседателот или посредникот;
2. да му јавуваат секоја недела на претседателот или посредникот за положбата на групите во секој однос: за дисциплината, за оружјето и др.;
3. да се грижат и да се држи во исправност оружјето на борците;
4. да ги собираат за да ги поучуваат редовно секоја недела своите потчинети, и вонредно, секогаш кога за тоа ќе има потреба; исто така да им даваат и да им читаат револуционерни книги и воопшто, на разни начини да им го засилуваат револуционерниот дух;
5. да ги собираат месечните влогови и доброволните помошти на своите потчинети и да му ги предаваат на претседателот или посредникот".[162]

Приемот на нови членови во Организацијата бил условен „со препорака на некој стар член и со дозвола на претседателот" (чл. 14).[163]

Недоволната цврстина на Организацијата била обвиена со цврста конспиративна наметка. Така, според чл. 18 „секој член ги знае само другарите и началникот на неговата група. . . Работниците треба да бидат трезвени, чесни, тајни и непоткупливи; тие не треба да пијат ниту да му зборуваат некому што и да било за револуционерното дело, не исклучувајќи ги и најблиските пријатели, домашни и роднини. Кон никого не треба да имаат заканувачко држење и систематски да одбегнуваат сè што може да роди кај луѓето сомневање дека со членови на комитетот. Им се забранува на работниците пеење на бунтовнички песни и па-

[161] *Ibidem.*
[162] *Ibid.*, 4.
[163] *Ibid.*, 5.



*Даме ГРУЕВ, Григор ПОПЕВ и Александар ХАЏИ ПАНОВ. /август 1894 г/ (Ил. Илинденъ, г. 3/6 (26), София, май 1930, 1)*

триотски изливи на чувства, не само пред неодредени за делото луѓе, туку и пред другари по делото".[164]

Организацијата многу полагала на дисциплината. Затоа, според чл. 19 „ниеден работник и под никаков изговор не може да ја откаже неказнено нему наложената должност од началството, била таа лесна или тешка, во местото или надвор од него".[165]

[164] *Ibid.*, 5, 7.



Централистичката поставеност на Организацијата е видлива и од чл. 26: „За пакосници на Делото се сметаат оние работници, кои ги критикуваат и напаѓаат своите началници, управното тело или Делото воопшто".[166]

Организацијата располагала со тајна полиција. Според чл. 34 „секој комитет има тајна полиција, која се состои од две одделенија: истражно и казнено. . ."[167]

Што се однесува до вооружувањето, „секој член треба да биде снабден со пушка, а таму каде е можно и со револвер и кама. . ."[168]

Во врска со материјалните средства, комитетите биле должни да внесуваат 1/3 од собраните пари во благајната на ЦК. (чл. 50)[169]

Ваквото фундирање на статутарните норми отворило добра перспектива за солидна градба на идната организациона мрежа.

Создавањето на МРО претставува клучен настан во поновата историја на македонскиот народ. Таа означенува почеток на нов, релевантен период во макотрпното македонско минато.

Македонската револуционерна организација стана авангардна сила на македонското националноослободително движење, кое со неа зачекори во нова, повисока фаза од својот развиток. Оттаму, создавањето на МРО претставува своевидна историска пресвртница во поновата историја на македонскиот народ.

Разгранувањето на МРО во почетокот се одвивало постепено, претпазливо, бавно, но затоа сигурно, без потреси. Револуционерниот фокус на младата МРО се наоѓал во Солун, откаде зракасто се ширеле нејзините револуционерни идеи.

[165] *Ibid.*, 8.
[166] *Ibid.*, 9.
[167] *Ibid.*, 11.
[168] *Ibid.*, 14.
[169] *Ibidem*, 15.



*Гоце ДЕЛЧЕВ. (Д. Кьосев, Г. Делчев, Писма и др. материали, БАН, София, 1967, 43).*



Ресенското советување (27–29 август 1894 година)[170] означило почеток на нова етапа во развојот на МРО.

Ова Советување било иницирано од ЦК на МРО поради нараснатата потреба за размена на мисли со организационите активисти на теренот за надраснување на почетните слабости на Организацијата, изнаоѓање нови содржини на организационата дејност и донесување најадекватни решенија за натамошна градба, зацврстување и разгранување на организационата мрежа.

Самото Ресенско советување на прв поглед има привидно регионален карактер, но неговите решенија всушност ги надминуваат регионалните рамки и се однесуваат на МРО во целина.

Ресенското советување како прво советување на МРО дало снажен импулс за натамошна дејност во правец на разгранување и организационо зацврстување на македонското ослободително движење.[171]

По ова Советување, во македонското национално-ослободително движење се вклучиле нови, свежи сили, како Пере Тошев, Гоце Делчев и Ѓорче Петров, кои внеле нова содржина и полет во ширењето и развојот на МРО.

Несомнено, Гоце Делчев, заедно со Ѓорче Петров, застанал на чело на новите револуционерни сили кои ги надраснаа идејните погледи на основачите на МРО, ги освежија и проширија нејзините идејни хоризонти со креирање нова, подемократска концепција за развојот на македонската ослободителна борба.

---

[170] Советувањето почнало на 15 август ст. стил (понеделник, празник Голема Богородица) и траело три дена.

*Сп. Тодоръ Станковъ*, Нъкога и сега (спомени и преживялици), съборътъ въ гр. Ресенъ, по случай освещаването на новата черква „Св. Кирилъ и Методий" на 15 августъ 1894 г. Първа сбирка на революционната организация, Илюстрация Илинденъ, г. 3/7(27), София, IX. 1930, 1–3.

[171] Поопширно за Советувањето кај:

*Д. Димески*, Ресенското советување на МРО, 1894 година, – Прилози, ДНУ, Битола, 1980 г., бр. 32–33, 203–208.

## IV/1

1. Посебен настан во историјата на македонското националноослободително движење претставува вклучувањето на Гоце Делчев во Македонската револуционерна организација.

Со тоа почнала третата, последна, најплодна, револуционерна фаза (1894–1903 г.) од Г. Делчевиот краткотраен живот.

Таа содржи две етапи. Првата етапа го опфаќа Г. Делчевото легално учителствување во Штип и Банско (ноември 1894 – ноември 1896 год.), а втората, целосно посветена на револуционерното дело, се протега до крајот на неговиот живот (декември 1896 – 4 мај 1903 год.).

Познатата историска средба меѓу Гоце Делчев и Даме Груев се одиграла во Штип во почетокот на ноември 1894 година.[172]

По пристигнувањето во Штип, Гоце Делчев и Туше Делииванов биле пречекани од Даме Груев, кој тогаш учителствувал во Штип. Даме отпорано се познавал со Делииванова. Со Делчев имал прва лична средба.[173] Сепак, името на Гоце Делчев, секако, не му било непознато. За него, веројатно првпат слушнал во Солун есента 1893 година при сондажата за основање на МРО. Притоа, бездруго, бил информиран дека Коста Шахов гаел високо мислење за Гоце Делчев. Оттаму Д. Груевиот дочек не бил случаен, а уште помалку неговата упорност за одвлекување на гостите од анот во кој се сместиле – во куќата на стариот сел-

---

[172] Cf. Спомени на *Дамянъ Груевъ*, Борисъ Сарафовъ и Иванъ Гарвановъ, МНИ, кн. V, София, 1927, 13.

Меѓутоа, Т. Делиниколов средбата ја датира кон крајот на октомври. (Т. Делиниколов, Спомени за Гоце, – *Христо Андонов Полјански*, Гоце Делчев, кн. III, Скопје, 1972, 42). За тоа се определил и Хр. Андонов Полјански. (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 125, ф. 489; 127).

[173] Спомени на Дамяан Груевъ . . . , 14.



ски учител Мите Теранцалиев, каде што и самиот Д. Груев, за време на својот престој во Штип, живеел.[174]

Уште вечерта, на провокативното прашање на Даме Груев – зошто ја напуштиле Бугарија, Гоце пламено одговорил: „Може ли да има друго место за еден Македонец освен Македонија? Дали има народ понесреќен од македонскиот? И дали има некаде пошироко поле за работа отколку во Македонија?"[175]

Восхитен од Г. Делчевата ослободителна концепција, Даме широко го отворил срцето со зборовите: „Добро сте ми дошле!", при што им го врачил Уставот на младата МРО. Веќе наредниот ден Гоце Делчев положил заклетва пред првенецот на Организацијата, со што станал полноправен член ма М Р О.[176]

Од првата средба меѓу Гоце и Даме, на прагот на Г. Делчевата револуционерна дејност, до последната, која се одиграла во драматични околности, неполна деценија подоцна, на крјаот на Г. Делчевата блескава организациона актива, во предвечерјето на Делчевата трагична погибија, меѓу нив владеела ретка блискост и меѓусебно длабоко почитување.

Г. Делчевата легална педагошка дејност во двокласната Новоселска прогимназија била на солидна висина. Предавал во II клас 4 предмети и тоа: геометрија, историја на природата, географија и француски јазик.[177] Бил строг и правичен наставник.

Посебно внимание Гоце посветил на образованието на возрасните. Во вечерното и неделното училиште Гоце Делчев, заедно со неговите колеги (Даме Груев, Т. Делииванов и др.) разработувале врели теми од американската, европската, првенствено од балканската историја, со што успеале да создадат револуционерна клима во градот Штип.[178]

---

[174] *Т. Делииванов*, Спомени за Гоце. – Учителствување во Штип, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit. III, 42.

[175] *Крум Христов*, Гоце Делчев, София, 1955, 85.

[176] *Т. Делииванов*, Спомени за Гоце . . . , – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 42–43.

[177] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 129.

[178] *Ibidem*, 130.



*ПРОГИМНАЗИЈАТА во тогашното штипско предградие Ново Село. Во неа предавал Гоце Делчев. (Хр. Андонов Полјански, Гоце Делчев, Пула, 1985, 45)*

Секако, со педагошката дејност, Гоце Делчев, пред локалните османски власти, вешто ја камуфлирал својата вистинска револуционерна дејност. Учителствувањето било одличен параван за непречено разгранување и зацврстување на организационата мрежа.

Младиот Гоце Делчев се покажал како неуморен агитатор и организатор. Даме Груев бил импресиониран: „Делчев веднаш ми направи впечаток со својата отвореност и чесност. Тој беше, при првите обиди да зачленува, дури и претерано отворен, па требаше да го контролираме за да не ја издаде нашата слабост, слабоста на Организацијата. Тој сѐ се стремеше да си ја каже вистината, мислејќи дека секој треба да ја усвои идејата така како што тој ја усвоил. Беше многу пргав".[179]

Во Г. Делчевиот радиус на дејство било предвидено само Ново Село со околните села. Меѓутоа, Г. Делчевите аспирации биле значително поголеми. За тоа, неговиот колега Т. Делииванов се сеќава: „Секоја саботна вечер тој исчезнуваше од Штип, кога преоблечен, кога не, и се враќаше во недела навечер или рано во понеделник. За два месеци тој го заврши тоа и кон Водици една вечер самозадоволно и насмевнувајќи се рече дека можеме веќе и карвани да праќаме за Бугарија и од Бугарија дури до Радовиш и Струмица".[180]

Оттаму, во Штип, Даме Груев бил сведок на Г. Делчевата историска улога за омасовување на движењето, олицетворена, првенствено, во вклучување на селото во МРО и организирање на релевантниот канал на МРО на релацијата Македонија–Бугарија. И самиот понесен од Г. Делчевиот дотогаш невиден елан и ентузијазам, Даме Груев во учебната 1894/5 година заедно со Т. Лазаров и Т. Делииванов, независно од Г. Делчев, организирале нови лица во градот Штип и неговата околина. „Целиот град и Ново Село беа опфатени од револуционерна треска" – истакнува Т. Делииванов.[181] Оттаму, Штип, не случајно, израснал во вистински бастион на македонската ослободителна борба.

Првата поголема Г. Делчева организациона мисија во внатрешноста на Македонија датира во април 1895 година за време на велигденската ваканција.[182] На пат Гоце Делчев тргнал заедно со својот пријател Т. Делииванов.[183] Во Велес размениле мисли со Петар Поп Арсов.[184] Оттаму со воз се упатиле за Солун, каде што се сретнале со д-р Христо Татарчев, тогашен претседател на ЦК на МРО.[185] На Велигден се нашле во род-

---

[179] Спомени на Дамянъ Груевъ . . ., София, 1927, 18.

[180] *Т. Делииванов*, Idem, Хр. Андонов Полјански, op. cit., III, 43.

[181] *Ibidem*, 43, 44, 48.

[182] Спомени на Дамянъ Груевъ . . ., 18.

[183] Поопширно за посочената организациона мисија кај: *Туше Делииванов*, Спомени за Гоце Делчев, – Учителствуване в Щип, – Борбите в Македония и Одринско (1878–1912), Спомени, Редактор Константин Пандев, София, 1981, 130–131.

[184] *Ibidem*, 131.

[185] *Ibidem*.

ниот Кукуш, каде МРО ја збогатиле со 15 нови членови.[186] Во МРО се нашла и сестра му на Гоце Делчев, Руша Делчева, која со тоа се вброила во првите женичленки на МРО.[187] Притоа Г. Делчев покажал видна демократска ширина. За време на неговиот престој во Кукуш за потребите на МРО биле собрани 180, а непосредно по неговото заминување помошта се зголемила на 330 турски лири, која му била доставена на ЦК на МРО во Солун.[188] На враќање за Штип, Г. Делчев стигнал во Дојран каде „ја формирал месната организација. Оттука, тој заминал за Фурка (Гевгелиско), Богданци, Гевгелија, Струмица и Радовиш. Насекаде во овие места Гоце формирал месни организации и го ширел духот на слободата".[189]

Даме Груев, во врска со оваа мисија, меѓу другото, истакнува: „За време на велигденскиот распуст Делчев и Делииванов заминаа за Кукуш со обврска да свратат во Солун, каде што ги препорачав, за да проверат каква дејност развиваат другите. Се вратија наполно разочарани: таму работата беше подзаспана".[190]

Сосема биле во право бидејќи по Д. Груевото заминување од Солун, ЦК на МРО на чело со Христо Татарчев се пасивизирал, па таму состојбата била блиску до организационо мртвило. Дотогаш, по богатствата на форми и содржини на револуционерниот живот, благодарение, пред сè, на тандемите: Даме Груев-Гоце Делчев, Пере Тошев–Ѓорче Петров, Штип и Битола далеку ја надминале солунската организациона метропола. Оттаму, ни најмалку не е случајно Д. Груевото напуштање на Штип и враќање во Солун по завршувањето на учебната 1894/95 година.[191] А за Штип, Д.

[186] Ibid.
[187] *С. Младеновски*, Револуционерката Руша Делчева /По спомените на Лика Чопова/, Скопје, 1983, 28–29.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 133, ф. 521.
[188] *Т. Делииванов*, Гоце Делчев. Бегли спомени, – Хр. Андонов Полјански, op. cit., III, 50.
[189] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 133.
[190] Спомени на Дамянъ Груевъ . . , 1927, 18.
[191] Cf. Спомени на Дамянъ Груевъ . . , 20.



Груев бил сосема спокоен, бидејќи таму го оставил Г. Делчев, кој веќе ги пројавил своите високи организаторски квалитети.

Бездруго, по динамиката на зачленувањето, брзината на плетењето на организационата мрежа и нејзиното прошарување со организациони канали, Гоце Делчев стекнал примат меѓу организационите активисти.[192] Со тоа, Гоце Делчев се пројавил како изразит масовик на движењето.

Конечно, својата дотогашна заедничка дејност Даме Груев и Гоце Делчев ја крунисале со „прошталнo собрание" на раководните луѓе од штипскиот регион, коешто го одржале во близина на бањата Кежевица во почетокот на јули 1895 година, при што, покрај рекапитулацијата на стореното, биле дадени насоки за идната дејност.[193]

2. Појавата на организираното македонско националноослободително движење на историската сцена предизвикала силен ефект во круговите на бугарската буржоазија. Одеднаш таа се нашла исправена пред снажен македонски самостоен, самобитен фактор, кој смртно го загрозил нејзиниот престиж и нејзините „историски" интереси во Македонија. Поради тоа, таа и овојпат вешто се послужила со македонската емиграција во Бугарија за да ѝ парира и ја неутрализира дејноста на МРО. Притоа, таа се надевала дека така најлесно ќе може да успее да го сврти текот на настаните во своја корист.

Формирањето на Македонскиот комитет во Софија на чело со Трајко Китанчев во пролетта 1895 година всушност било поттикнато од самата бугарска буржоазија.[194] Македонскиот комитет, такаречи, веднаш станал инструмент во рацете на бугарската буржоазија,

[192] *Cf. Т. Делииванов*, Спомени . . , София, 1981, 127–133.
[193] *Ibidem*, 131.
[194] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893–1903), II изд., Скопје, 1982, 149, ф. 56 и 57.

што станало сосема очигледно по инсценирањето на т.н. Мелничко „востание" во 1895 година.[195]

Веднаш по појавата на Македонскиот комитет во Софија, ЦК на МРО се изјаснил против секаков паралелизам во македонското ослободително дело. Свесен за опасноста по самостојноста на македонското ослободително движење, ЦК на МРО преку Иван Хаџи Николов и Даме Груев се обидел да ја сопре дејноста на Македонскиот комитет во Софија или барем да ја сведе неговата улога на спомагателна морално-материјална институција сврзана за македонското ослободително дело. Кон нивните напори се приклучил и Гоце Делчев. Меѓутоа, успехот изостанал.[196]

Познато е дека Даме Груев, секако во договор со Гоце Делчев и во дослух со ЦК на МРО, околу 10 јули 1895 година се нашол во Софија, жариште на опасната игра насочена кон разнебитување на МРО.[197] Притоа, Даме Груев се сретнал со протагонистите на Македонскиот комитет: Трајко Китанчев, Наум Туфекчиев и Андреј Љапчев.[198] Самиот Даме Груев истакнува дека не разговарал со Китанчев за „востанието" иако тоа „многу ни пречеше на нашиот план", првенствено, поради влошената здравствена состојба на очигледно заблудениот Трајко Китанчев. Оттаму нивниот разговор се свел на взаемната помош во иднина.[199]

Во меѓувреме, според корифејот на МРО Андон Димитров, низ солунските улици биле спроведени 40–

[195] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 149, ф. 58.

[196] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 150, ф. 59.

[197] „Три-четири дена пред завршувањето на учебната година (Петровден), Гоце и Даме го напуштија Штип" (Т. Делииванов, Спомени за Гоце Делчев . . , 132).

Cf. Спомени на Дамянъ Груевъ . . , 19;

*Хр. Коцевъ*, Страници изъ споменитѣ ми, – Македония, I/VIII, октомврий 1922, 40.

[198] *Д. Димески*, Даме Груев, основоположник и организатор на македонското револуционерно движење (1893–1903), – зб. Даме Груев во македонското националноослободително движење, МАНУ, Скопје, 1989, 91.

[199] *Д. Димески*, Idem, 92.



50 изврзани „селани од Горно-Џумајско, Мелничко и Неврокопско, уапсени и мачени како последица на навлегувањето на врховистички чети во тие места. Големи беа штетите за Внатрешната организација, причинети од тие необмислени дејства на Софискиот (врховен) к-т. Настапи едно колебање во душите на нашите следбеници. Раководителите на Внатрешната организација се стреснаа. Требаше да се обмислат мерките, кои ќе ставаат крај на таа ненормална положба".[200]



*Андон ДИМИТРОВ. (Илюстрация Илинденъ, г. 5/кн. 7–8 (47–48), София, юний–юлий 1933, 3).*

[200] *Андон Димитров*, Спомени, – сб. Борбите в Македония и Одринско (1878–1912), София, 1981, 104–105.

Поради тоа, во летото 1895 година било одржано Солунското советување на МРО. Ова Советување; свикано на иницијатива на Даме Груев, било одржано под маската на Учителски собир. На него, меѓу другите, присуствувале Даме Груев, Пере Тошев, Гоце Делчев и Иван Хаџи Николов.[201] На ова Советување, веројатно, станало збор и за познатата контрареволуционерна агитациона турнеја на егзархискиот експонент Коне Самарџиев, кој во пролетта 1895 година ја прокрстарил Македонија, пропагирајќи: „Бугарија има 200 илјади штика со кои ќе ја ослободи Македонија".[202] Во тој поглед ставот на МРО бил сосема јасен. Тоа снажно проличува од познатата максима на Петар Поп Арсов: „Секој што однадвор ќе ни ја даде слободата, ќе ни ја земе земјата!"[203]

Ова Солунско советување одржано, пред сè, поради плеткањето на Софискиот Македонски комитет во внатрешните македонски работи, бездруго, го ажурирало решението на ЦК на МРО да застане на патот на надворешното мешање.[204]

Со враќањето на Даме Груев во Солун, во учебната 1895/96 година функционира снажен револуционерен триаголник: Даме Груев во Солун, Пере Тошев во Битола и Гоце Делчев во Штип. Се создала цврста брана кон врховистичките посегања. Оттаму дошле врховистичките обиди Даме Груев да се оттргне од Солун. За тоа сигнализирал Ѓорче Петров, па поранешниот план, Даме Груев да замине во Сер, бил анулиран, поточно, бил цврсто фиксиран Д. Груевиот натамошен престој во македонската метропола.[205]

Во време на летната ваканција (1895 г.) Гоце Делчев, при повторната обиколка на Солунско, Кукушко,

[201] *Д. Димески*, Македонското националноослободително движење., 1982, 199, ф. 332 и 333.
[202] Ѓорче Петров, Спомен-кореспонденција, редактор, Љ. Лапе, Култура, Скопје, 1984, 63.
[203] *Никола Зографовъ*, Строежа на живота, София, 1927, 60.
[204] *Д. Димески*, op. cit., 199, ф. 334.
[205] Ѓ. Петров, Спомени-кореспонденција . . , 79.



Гевгелиско и Дојранско, презел чекори за зацврстување и продлабочување на ефектите од својата недамнешна велигденска посета.[206]

Тврдењето на П. К. Јаворов за некаква Г. Делчева средба со Трајко Китанчев, првиот претседател на Македонскиот комитет во Софија, непосредно пред Мелничкото „востание", нема реална подлога.[207]

Во новата учебна 1895/96 година Гоце Делчев бил унапреден во директор на штипските училишта, што подразбирало и инспектирање на селските училишта во штипскиот регион.[208] Секако, ова Г. Делчево назначување било инспирирано од МРО.

Г. Делчевата доста богата и разновидна револуционерна дејност парцијално може изворно да се согледа од неговата досега позната обемна преписка, која „претставува значајно епистоларно пледоаје на неговата револуционерна филозофија".[209]

Тоа проличува уште од неговото прво сочувано, импресивно писмо до Ефрем Каранов, претседател на Ќустендилското Македонско друштво, упатено на 29 октомври 1895 година[210], кое, несомнено, има антологиска вредност. Од него снажно извира Г. Делчевата революционерна концепција за самостојниот карактер на македонското ослободително дело.[211] Во него „Гоце Делчев ги изјаснува основните принципи на кои треба да се изградува и на кои тој ја гради македонската револуција. . . Гоце ја покажува тука и целта на македонската револуција 'слободна државичка'. . . Тој

[206] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 1972, 134.
[207] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 134–135.
*Cf. П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 34–35.
[208] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 134–135.
[209] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 53.
[210] 17. X. ст. стил.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II (преписка), Скопје, 1972, 9–14;
Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, Универзитет „Кирил и Методиј", т. I, Скопје, 1981, 324–328.
[211] *Ibidem.*

го посочува средството да се постигне таа цел: внатрешно востание".[212]

Жигосувајќи го неуспешниот обид на врховистичкиот авантурист, бугарскиот поручник Александар Чаков – во Виница „да прогласи", поточно провоцира „востание", Гоце Делчев, всушност, перфектно ја разобличува прокламираната валкана „македонска" политика на Софискиот Македонски комитет – толку гласно промовирана со Мелничкото „востание".[213]

Многу е важно што Гоце Делчев своите погледи многу рано му ги ставил на знаење, по писмен пат, на Софискиот Македонски комитет, преку неговиот сегмент, Ќустендилското Македонско друштво.[214] Тој јасно истакнува: „Во Македонија се развива систематска агитација за едно општо внатрешно востание, која има земено големи размери и нема катче во Македонија што не е опфатено". Потенцира: „Должност е на секој родољубец да помогне колку што може повеќе, а уште повеќе на комитетите со таква цел, особено на Ќустендилскиот, којшто би можел во сè да помага". Апелира: „Луѓе има многу, но за жал страдаме од недостиг на најнеопходното за едно востание: без оружје сме и Вие, ако сакате да ни помогнете, помогнете ни во тоа, пратете колку што можете повеќе оружје".[215]

Сеуште не била изгубена надежта.

„За да ги зацврсти пограничните реони во правец: Штип–Пехчево–Владимирово–Берово–Џумаја–Дупница–Ќустендил, Гоце кон крајот на 1895 година извршил нова ревизија. Ги обезбедил врските, патиштата, назначил одговорни на пунктовите и го уредил начинот на сообраќајот и врските со внатрешноста. Во таа дејност се појавиле два важни пункта: Ќустендил, на

[212] *Крум Христов*, Гоце Делчев, София, 1955, 119.
[213] Cf. ф. 210.
Писмо до Ефрем Каранов, – Гоце Делчев. Писма и други материјали, /редактор Дино Кьосев/, БАН, София, 1967, 273–277.
[214] *Ibidem.*
[215] *Ibid.*



чие чело стоел Никола Зографов и Дупница, на чело со Никола Малешевски".[216]

Наскоро, Ќустендил и Дупница прераснале во значајни транзитни центри на МРО на бугарска територија.[217]

Во декември 1895 година на Вториот конгрес на македонските друштва во Бугарија, Македонскиот комитет бил преименуван во Врховен Македонски комитет на чело со генерал Данаил Николаев, со сосема провидна цел да ја преземе диригентската палка и да ја игра главната улога во македонското ослободително дело[218], ставајќи се во услуга на своите бугарски мецени.

Мелничкото „востание" претставувало прв позначаен чекор на онаа сулуда врховистичка игра со македонското ослободително дело. Подоцнежниот есенски обид на Александар Чакаров да дигне „востание" во внатрешноста на Македонија, секако, со благослов на Наум Туфекчиев, тогашен потпретседател на Македонскиот комитет во Софија[219], јасно укажувал дека таквите врховистички амбиции не згаснале. Загрижувачки делувала и врховистичката вербална агресивност, која по доаѓањето на генералот Данаил Николаев на чело на ВМК, имала тенденција на пораст. Паралелно со тоа продолжиле врховистичките акции насочени кон разнебитување на МРО. Така, во јануари 1896 година ВМК го испратил во Ќустендил споменатиот Александар Чакаров со цел да ја преземе контролата на Ќустендилскиот транзитен центар на МРО[220]

[216] *Христо Андонов Полјански*, op. cit., I, 136.
[217] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, Скопје, 1972.
[218] *Д. Димески*, op. cit., 150, ф. 61.
[219] „Во есента 1895 год. Ал Чакаров бил испратен од тогашниот потпретседател на МК Н. Туфекчиев во Македонија да го дигне населението на востание" /*Константин Пандев*, Националноосвободителното движение в Македония и Одринско (1878–1903), София, 1979, 122/.
[220] „Во писмо до Македонското друштво во Кустендил од 16 јануари 1896 г. Врховниот к-т го препорачува Ал. Чакаров како 'задолжен од страна на Комитетот за уредувањето на старата пошта со Македонија' и бара да му укаже потребно содејство. Во писмото се вели: 'комитетот му дава големо значење на фактот, да никој друг освен него не е во непосредни односи со внатрешноста на Македонија' . . " (*К. Пандев*, op. cit., 123).

а нешто подоцна Андреј Љапчев ќе се обиде да го придобие Никола Зографов, тогашен Ќустендилски пунктов началник на МРО, за врховистичката кауза.[221] Оттаму резултира решението на ЦК на МРО, уште во раниот период на врховизмот, посериозно да се спротистави на надворешното мешање што доаѓало од бугарската престолнина.

Меѓутоа, сеуште било рано за отворен раскин поради кревкоста на МРО. Оттаму била потребна примена на дипломатска тактика. Така, започнала кореспонденција помеѓу ЦК на МРО и ВМК (Софија).

Првото познато писмо од ВМК до ЦК на МРО е датирано на 10 јануари 1896 година[222]. Оригиналната кореспонденција не е достапна поради затвореноста на бугарските архиви.

Покрај кореспонденцијата, не биле запоставени ни личните контакти. Така, во февруари 1896 година Гоце Делчев, во својство на пратеник на ЦК на МРО, се состанал во Софија со генералот Данаил Николаев, тогашен претседател на ВМК, со кого остро се разделил, со зборовите: „Ние – знаете кои сме ние: селаните, македонското население, народот. Ние не можеме да правиме политика, ниту да дозволиме други да прават политика со Македонија. Нашата борба, тоа за нас е живот или смрт. Ние нема да дозволиме други да решаваат дали да живееме или да умреме, и кога. Кога да се прави востание ќе реши народот. Нема да оставиме да ни командувате оттука, за да не втерате, како што се обидовте лани во игра со востание. . . Ние сметавме дека од Вас, од Комитетот и од емиграцијата можеме да добиеме братска помош. Но знајте, ние не бараме покровители, а уште помалку господари!“[223]

---

[221] *Cf. К. Пандев,* op. cit., 121, 122.
[222] 28. XII. ст. стил.
*Cf. К. Пандев,* op. cit., 113.
[223] *Крум Христов,* Гоце Делчев, София, 1955, 125.
*Cf. Д. Димески,* Даме Груев – основоположник и организатор на македонското револуционерно движење., Скопје, 1989, 93, ф. 103.





*Генерал Данаил НИКОЛАЕВ. (Хр. Андонов Полјански, Гоце Делчев, Пула, 1985, 55)*

Гоце Делчев се разишол и со Јосиф Ковачев, потпретседател на Врховниот Македонски комитет.[224]

Гоце Делчев го искористил својот краткотраен февруарски престој во Софија за средби и со некои членови на дисидентскиот Македонски комитет, на

---

[224] *К. Пандев,* op. cit., 116.

чие чело стоел Наум Туфекчиев, а главна улога играл поручникот Антон Бозуков.[225] Притоа, главниот Делчев интерес бил свртен кон набавката на оружје и муниција. Оттаму доаѓаат неговите разговори со познатите лиферанти на оружје – Наум Туфекчиев и браќата Иванови.[226] За аранжирање на оваа средба веројатно му помогнал резервниот поручник Димитар Жостов, тогашен благајник во дисидентскиот Македонски комитет[227], инаку клучна личност што го иницирала Г. Делчевото школување во Кнежевското воено училиште.[228]

Тогаш Гоце Делчев повторно се сретнал со Борис Сарафов, при што му предложил да заминат за Македонија и да станат „горски цареви".[229] Ова говори дека Гоце Делчев уште тогаш, во предвечерјето на Солунскиот конгрес на МРО (1896 г.), ја имал визијата за идниот четнички институт на МРО. Оттаму посоченава покана до Борис Сарафов не била случајна, бидејќи тие двајцата, како воени лица, можеле да одиграат носечка улога при изградувањето на воениот апарат на Организацијата. Гоце Делчев, впрочем, својата визија ќе ја смести во чл.11 од Уставот на ТМОРО. Сепак, нејзината операционализација ќе следи по 1898 година (со исклучок на четата на Дуко Тасев Јудовчанецот од 1897 година), а ќе биде санкционирана со Правилникот за четите на ТМОРО од 1900 година.

Меѓутоа, во ова време (февруари 1896 година) Б. Сарафовиот авантуристички дух не трпел вкалапување во нормите на МРО.[230]

По враќањето во Штип, Гоце Делчев во едно свое писмо до Никола Зографов, пунктов началник на МРО во Ќустендил, вака го оценил Софискиот Врховен Македонски комитет: „. . . Тој комитет таков впечаток ми

---

225 *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 138.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 103.
226 *Ibidem*.
227 *К. Пандев*,op. ст., 103, 105.
228 Cf. ф. 51.
229 Спомени на Дамянъ Груевъ, *Борисъ Сарафовъ* и Иванъ Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 42.
230 Cf. Спомени на . . . Б. Сарафовъ, . София, 1927.





*Борис САРАФОВ. (Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927).*

направи, такво силно оладување предизвика кај мене, што јас не гледам дали ќе помогнат, туку се плашам да не му нанесат и голема штета на делото".[231]

При своите средби во Софија со раководството на ВМК, Гоце Делчев за првпат се појавува во улога на емисар на ЦК на МРО, и, што е поважно „за првпат Гоце Делчев ги прогласува отворено во лицето на со-

---

231 Писмо до Никола Зографов, – *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. II /преписка/, Скопје, 1972, 183, (186).

фискиот врховизам – самостојноста и независноста на Внатрешната организација".[232]

3. Непосреден повод за свикување на Првиот конгрес на МРО било отвореното мешање на Софискиот ВМК во внатрешните работи на МРО, со изразита тенденција на ЦК на МРО да се претвори во послушно орудие за реализација на целите на ВМК. Арогантните ултимативни барања на ВМК кон МРО посебно дошле до израз во писмото од ВМК до ЦК на МРО од 20 март 1896 година.[233]

Меѓутоа, причините за свикување на конгресот биле подлабоки.

Познато е дека во првата фаза од развојот на МРО (1893–96 г.) била воспоставена нејзината базична мрежа во Македонија. Во оваа фаза движењето, поради почетните слабости, а пред сè, поради тесните рамки на првите акти на МРО, имало ограничен карактер. Во неговите редови, главно, биле регрутирани еснафските и ситнобуржоаските елементи, како и просветната интелигенција. Тогаш МРО имала карактер на градска организација.

Во оваа фаза МРО се соочила со бројни проблеми, кои го кочеле нејзиниот побрз развој. Навистина, двете советувања, Ресенското (1894 г.) и Солунското (1895 г.) овозможиле извесен полет, но не ја отстраниле главната пречка за пошироко масовизирање на македонското ослободително движење.

Од друга страна, МРО се нашла исправена пред бројни непријатели. Прогресивните елементи што се нашле во редовите на МРО (Гоце Делчев, Ѓорче Петров, Пере Тошев) јасно ја прозреле перспективата на македонското националноослободително движење преку надминување на тесните рамки на првите правни акти на МРО и создавање пошироката идеолошка платформа, со што би се обезбедиле внатрешни сојузници на македонското ослободително дело, би се елиминирале шпекулациите на странските пропаганди со македонското революционерно движење и би се пресекле, односно заслабнале нивните вештачки корени во Македонија.

[232] *Крум Христов*, op. cit., 126.
[233] Текстот на писмото од 20. III. '96 г. кај:
*Д. Димески*, Солунскиот конгрес на МРО (1896). – Историја, XXI/2, Скопје, 1985, 91.



Тоа го забрзало одржувањето на I конгрес на МРО, Солунскиот конгрес (1896 г.)

Солунскиот конгрес на МРО бил одржан за време на велигденската ваканција, во интервалот 5–12 април 1896 година.[234] Работата на Конгресот се одвивала во станот на Андон Димитров, наспроти егзархиската гимназија.[235]

На Конгресот, покрај членовите на Централниот комитет, присуствувале и раководителите на позначајните организациони центри. Во работата на Конгресот учествувале 15–16 лица[236], од кои се познати имињата на 13-на, и тоа: д-р Христо Татарчев, Даме Груев, Андон Димитров, Иван Хаџи Николов, Ѓорче Петров; делегатите: Гоце Делчев (од Штип), Христо Матов (Скопје), Пере Тошев (Битола), Петар Поп Арсов (Прилеп), Кирил Прличев (Воден)[237], Васил Калејчев (Сер), Велко Думев (Велес)[238] и Христо Поп Коцев (Одрин).[239] Реална е можноста 14-ти учесник на Конгресот да бил Христо Батанџиев, член на ЦК на МРО, кој демисионирал од спомената должност дури во август 1899 година.[240]

Конгресот санкционирал крупни, суштествени промени на идеолошко-политичката платформа на МРО, која овојпат добила интернационален белег. Тоа претставува не само своевиден пресвртен чин во ната-

[234] *Cf. Д. Димески*, Солунскиот конгрес . . ., 92, ф. 2.
[235] *Cf. Д. Димески*, Idem, 92, ф. 3.
[236] Спомени на Гьорчо Петровъ, МНИ, София, 1927, 49.
[237] *Андон Димитров*, Спомени . . ., София, 1981, 105;
Спомени на Гьорчо Петровъ . . ., 49;
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 127.
[238] *Андон Димитров*, Спомени . . ., София, 1981, 105.
[239] *К. Пандев*, op. cit., 127.
[240] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает . . ., II, 1982, 213–214.

мошниот развој на македонското националноослободително движење, туку истовремено ја вбројува МРО во редот на најпрогресивните предводници на тогашните ослободителни движења во светот.



*Христо БАТАНЏИЕВ. (Ил. Илинденъ, 5/9–10 (49–50), София, септемврий–октомврий 1933, 10)*



Во духот на извршените промени, МРО добила ново официјално име: Тајна Македоно-Одринска револуционерна организација (Т М О Р О).[241]

Промените на организационен план извршени на овој Конгрес биле релативно мали. Била извршена нова организациона поделба. Наместо дотогашната поделба на организационата територија на три окрузи, територијата на МРО овојпат ја сочинувале 7 револуционерни окрузи и тоа: I. Солунски, II. Битолски; III. Скопски, IV. Штипски; V. Струмички; VI. Серски и VII. Одрински.[242] Покрај тоа, организационите комитети во Цариград и Прилеп стекнале право директно да комуницираат со ЦК на ТМОРО во Солун.[243]

На Солунскиот конгрес било покренато прашањето за прием на жените во Организацијата.[244] На ова, бездруго, инсистирал Гоце Делчев, кој уште пред една година ја вклучил сестра си Руша во редовите на македонското ослободително движење. Покрај тоа, Пере Тошев го информирал Конгресот за своите преговори со проегзархиските елементи во Солун групирани околу Коне Самарџиев, истакнувајќи ја илузорноста за помирување со егзархистите. Конгресот донел решение да се прекинат преговорите со егзархистите, оставајќи ја сепак подотворена организационата врата за нивно евентуално вклучување во организационите редови, согласно статутарните норми.[245]

Солунскиот конгрес на МРО од 1896 година, силно акцентирајќи ги принципите на автономијата и револуцијата, цврсто застанал на браникот на револуционерната борба и одбрана на самостојноста на македонското ослободително дело.

---

[241] *Cf. Д. Димески*, Солунскиот конгрес . ., Скопје, 1985, 93, ф. 9.
[242] *Христо Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония, София, 1933, т. I, 46.
Cf. Спомени на Гьорчо Петровъ., 50.
[243] *Хр. Силяновъ*, op. cit., I, 46;
Спомени на Гьорчо Петровъ., 50.
[244] „Се отвори прашањето за примање жени за членки на организацијата, зашто веќе имавме жени членки. Јас бев против, но не си спомнувам какво решение се донесе". (Спомени на Гьорчо Петровъ . ., 51).
[245] Спомени на Гьорчо Петровъ . ., 51.

Отворената бугарска експанзионистичка политика ја наложила потребата од создавање на посебна институција, Задгранично претставништво со седиште во Софија, каде, главно, се креирале подземните планови за ликвидирање на самостојноста на македонското националноослободително дело.[246]

Разговорите што ги воделе – Гоце Делчев во февруари, а Даме Груев во март 1896 година, со највисоките претставници на ВМК во Софија со цел да се променат ставовите на ВМК или барем донекаде да се приближат гледиштата по однос на македонското ослободително дело, претрпеле тотален крах. Оттаму, и овие краткотрајни контакти јасно ја покажале длабоката бездна што ги раздвојувала МРО и ВМК. Се чини, тоа имало пресудно влијание Солунскиот конгрес на МРО (1896 г.) да донесе одлука за формирање Задгранично претставништво на МРО со седиште во Софија.[247]

За оваа определба на Солунскиот конгрес секако влијаела и бројноста на македонската емиграција во Бугарија, можноста да се придобие за македонската кауза, да се оттргнат заблудените од големобугарската прегратка, како и крупните надежи за материјална поткрепа и набавка на оружје.

Солунскиот конгрес ги задолжил Ѓ. Петров и Г. Делчев, кои всушност биле главните носители на новата, прогресивна линија во македонското националноослободително движење и први иницијатори на споменатите промени, да изработат нацрт на нов устав (статут) и правилник во склад со промените на организациониот курс извршени на Солунскиот конгрес од 1896 година.[248]

Уставот на ТМОРО, низ кој провејува духот на Солунскиот конгрес од 1896 година, содржи 19 члена распоредени во четири глави.[249]

[246] *Хр. Силяновъ*, op. cit., I, 46.
[247] *Cf. Д. Димески*, Солунскиот конгрес . . , 95.
[248] Cf. Спомени на Гьорчо Петровъ . . , 50–51.
[249] *Cf. Д. Димески*, Солунскиот конгрес . . , 96, ф. 11.



Првиот член на Уставот ја потенцира новата идеолошко-политичка ориентација на МРО: „ТМОРО има за цел да ги сплоти во едно цело сите недоволни елементи во Македонија и Одринско без разлика на народност, за извојување преку револуција полна политичка автономија на тие области".[250]

Според вториот член, кој, меѓу другото, претставува отворен предизвик на странските пропаганди и гарант на самостојниот карактер на македонското ослободително дело, „. . . Организацијата се бори за премавнување на шовинистичките пропаганди и национални кавги, кои го цепат и заслабуваат македонското и одринското население во неговата борба против општиот непријател; дејствува за внесување на револуционерен дух и сознание меѓу населението и ги употребува сите средства и напори за поскорешно и навремено вооружување на населението со сè неопходно за едно општо и насекаде присутно востание".[251]

ТМОРО била составена од месни револуционерни организации (дружини) /чл.3/.[252] Месните организации се делеле на групи на чие чело се наоѓале началници (десетници). Всушност, групите и натаму останале основни клетки на МРО.[253]

Во организационен поглед била задржана старата централистичка поставеност на МРО од претходниот устав.[254] Старата хиерархиска скала на управни револуционерни тела (селски, околиски, окружни комитети и ЦК) и натаму останала во сила.[255] Воедно биле задржани и тајната пошта и полиција (чл. 14 и чл. 15).[256] Новина претставува тоа што „секој околиски

[250] *Ibidem.*
[251] Уставъ на ТМОРО, АО ИНИ, Скопје, 1–2.
[252] *Ibidem*, 2.
[253] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 204, ф. 19.
[254] *Cf. Иван Катарџиев*, Некои прашања за уставите и правилниците до Илинденското востание, Г ИНИ, V/1, Скопје, 1961, 157–159.
[255] Устав на ТМОРО., 3–6.
[256] Ibidem, 6.

реон има своја чета чија задача се определува со специјален правилник" /чл. 11/.[257]

Во врска со зачленувањето во МРО, „член на ТМОРО може да биде секој Македонец и Одринец, кој не е компромитиран со ништо нечесно и бескарактерно пред општеството и кој ветува и се заложува да биде корисен за револуционерното ослободително дело" /чл. 4/.[258]

Правилникот на ТМОРО бил изработен врз база на претходниот правилник и усогласен со Уставот на ТМОРО.[259] Правилникот на ТМОРО содржи 48 члена распределени во следниве 10 глави: I. Централен комитет; II. селски, околиски и окружни комитети; III. должности на началниците на групите; IV. должности на членовите работници; V. кореспонденција; VI. тајна пошта; VII. тајна полиција; VIII. казни; IX. вооружување; и X. материјални средства на Комитетот.[260]

Евидентно, широката платформа на новиот устав на ТМОРО со основна цел да ги сплоти сите патриоти во едно „цело" без оглед на нивната народност, конфесионална припадност, политичка боја и убедување, за реализирање на поставените цели на МРО, се разбира, доколку нивните дела и акции не се коселе со основните принципи на МРО, широко го отворила процесот на демократизација и масовизирање на револуционерното движење. Така, во редовите или меѓу симпатизерите на МРО се вброиле, покрај Македонци, без оглед на нивната конфесионална припадност, и припадници на други народности и етнички групи кои живееле во Македонија. Меѓу нив имало и Власи, Албанци, Грци, па и Турци. Се разбира, имало и Бугари, кои ги напуштиле удобностите во Кнежевството Бугарија, посветувајќи се на македонската кауза. Поинаку кажано, МРО обезбедила внатрешни сојузници толку

---

[257] *Ibid.*, 5.
[258] *Ibid.*, 3.
[259] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 203, ф. 13.
[260] Правилник на ТМОРО, – *И. Катарџиев*, Два правилника на ВМРО во предилинденскиот период, – Историја, I/1, Скопје, 1965, 46–50.



многу потребни при беспоштедната борба со вековниот поробувач и настрвените странски пропаганди. Со тоа, почнала втората, квалитетно повисока фаза во развојот на организираното македонско националноослободително движење. Во оваа фаза, МРО постепено од градска добила карактер на селска организација. Таквата промена настанала со омасовувањето на движењето, а, селаните, всушност, ја сочинувале грамадната маса на населението.

Тоа било постигнато, благодарение, првенствено, на Солунскиот конгрес од април 1896 година и новодонесените правни акти на МРО, кои ги елиминирале основните бариери што стоеле на патот на масовизирањето на македонското националноослободително движење.

Оттаму, улогата на Гоце Делчев, како еден од главните креатори на Солунскиот конгрес, е неодминлива.

Солунскиот конгрес од 1896 година претставува своевидна прогресивна историска пресвртница за развојот на движењето. Неговите главни постаменти ќе бидат збогатени на Рилскиот конгрес на МРО во 1905 година.[261]

4. Силната преокупација на Битолскиот окружен комитет на МРО свртена кон набавката на оружје и муниција не се ограничила само на револвери, пушки и муниција за нив, туку се проширила и на набавката на бомби. Главна улога за реализирање на овој првичен копнеж за бомби на Битолскиот окружен комитет на МРО одиграл Гоце Делчев, кој веќе успешно го имал уредено организациониот канал за Бугарија.[262] Во врска со тоа, Ѓорче Петров истакнува: „Бевме побарале бомби од Делчева, да ни прати неколку да ги видиме, да се насрчиме, да им се порадуваме. . . Уште не се надеваме во народната сила, но баравме спас во бомбите".[263]

---

[261] *Д. Димески*, Солунскиот конгрес. . , 97.
[262] Спомени на Гьорчо Петровъ. . , 22.
[263] *Ibidem.*

Така, при доставката на бомби во Битола, на 19 април 1896 година[264] бил фатен и затворен Доне Стојанов Тошев (Дончо Штипјанчето) од с. Ерџелија.[265] Тогаш пламнала познатата Донева афера.[266]

Со Доневата афера МРО за првпат поради својата активност се нашла соочена со крупна опасност од разгрнување на нејзината конспиративна наметка. Само навремените превентивни мерки на МРО и Доневата цврстина, ги ограничиле размерите на аферата и го спречиле нејзиното метаморфозирање во провала од пошироки димензии.

Во Штип, според Ѓорче Петров, „нашето соопштение од Битола го испреварило она на властите за два дена, што дало можност на Гоце и другарите да ги преземат сите можни претпазни мерки. Директниот испраќач на бомбите Коце Ефремов заминал за Бугарија за секој случај; жената на Доне била предупредена и даскалосана, а Гоце, откако се појавил низ чаршија за да го видат сите, седнал дома во исчекување – и пишува училишен рапорт".[267]

Предвидувањето се покажало реално. Меѓу осомничените се нашол и самиот Гоце. Секако, Гоце Делчев посебно го привлекол вниманието на локалните османски власти по својот поврaток од Софија, кога се пројавил како организатор на протестната штипска мартовска демонстрација поради ѕверското турско убиство на 18 годишен македонски младинец.[268] По пламнувањето на Доневата афера Гоце Делчев, според П. К. Јаворов, бил одведен пред штипскиот кајмакам, но бидејќи не постоеле докази веднаш бил ослободен.[269]

---

[264] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 230, ф. 152

[265] Cf. Д. Димески, op. cit., 231, ф. 153, 154.

[266] *Cf. Д. Димески*, Доневата афера, Г ИНИ, г. XXIII/2–3, Скопје, 1979, 99–106.

[267] Ѓорче Петров, Македонското ослободително дело, Мисла, Скопје, 1971 г., 176–177.

[268] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 138.

[269] *П. К. Яворов*, Съчинения в три тома, т. 3 Проза (Г. Делчев), София, 1971. 155–156.



П. Јаворов тврди дека Гоце Делчев еден месец подоцна по наредба на скопскиот валија, повторно бил затворен и одведен во Скопје.[270] Меѓутоа, според друг податок што го презентира Константин Пандев, Гоце Делчев бил спроведен во Скопје дури кон 2 јули 1896 година.[271] Второво е поверојатно, бидејќи последното Г. Делчево штипско писмо од Никола Зографов, напишано на слобода, датира од 6 јуни 1896 година.[272]

Краткотрајниот Г. Делчев престој во скопскиот Куршумли-ан, каде му сугерирале да не се враќа повеќе во Штип, претставувал сериозна опомена, којашто довела до Г. Делчевото збогување со Штип.[273]

Според Ѓорче Петров, од оваа „афера во Организацијата не произлезе зло за неа, но сами по себе излегоа две пакости:

1. Фактот за постоење завера во Штип и Битола ѝ стана познат на турската власт; и

2. Гоце Делчев го обрна вниманието на властите врз себеси во Штип".[274]

Доневата афера му навестила на светот дека „нешто ужасно" се подготвува во Македонија.[275] Од друга страна, настанот силно го импресионирал македонскиот народ, кој во својата фантазија ја хиперболизирал силата на МРО.[276] И најпосле, Доневото име станало синоним на револуционерна нескршливост и ис-

---

[270] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 41.

[271] 20 јуни ст. стил.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 126.

[272] 25 мај ст. стил.
Cf. Писмо до Никола Зографов, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 2 /преписка/, Скопје, 1972, 18–19.

[273] *Cf. П. К. Яворов*, Съчинения в три тома, т. 3/ Г. Делчев/., 156–157.

[274] Ѓорче Петров, Македонското ослободително дело . . , 176.

[275] Cf. Турска паника, в. Право, II/7, София, 10 май 1896, 2.

[276] „Сите тогаш се уверија дека се подготвува нешто страшно. Фантастични претпоставки имаше за една бомба – ако експлодира може да разруши цел квартал" (Икономъ Тома Николовъ, Какъ се дойде до Илинденското възстание, Илюстрация Илинденъ, г. VIII/9(79), София, 1936, 5).
„Бомбата е нешто страшно . . . Таа не е како пушката: со пушка само еден човек ќе убиеме, а со бомба – сто души! Сто бомби по сто души – Турчин нема да остане!" *(хр. Коцевъ*, Страници из спомените ми, Първи афери, сп. Македония, I/IX, София, 1922, 48).

трајност на македонскиот човек во неговите натамошни борби за национална и социјална слобода.[277]

5. Во септември 1896 година Гоце Делчев бил назначен од Егзархијата за главен учител (директор) на II класното училиште во Банско (Разлошко) во учебната 1896/97 година.[278]

Во летото 1896 година Гоце Делчев, по заминувањето од Скопје, краткотрајно престојувал во родниот Кукуш, каде присуствувал на свадбата на сестра си Тина. Престојот рационално го искористил за ревизија на кукушката организациона мрежа.[279] Потоа, секако, престојувал и во Солун.

Паѓањето во немилост кај османските власти во врска со Доневата афера просто го фрлиле во полуилегалство.

Назначувањето за директор на Банската прогимназија повторно го вратило во легалната сфера. Но за кратко. По нешто повеќе од два месеци Гоце Делчев ќе прекине со педагошката дејност, исто така како што пред две години раскинал со војничката кариера, за да може целосно да се посвети на македонското ослободително дело.

Се разбира, и овде, во Банско, Г. Делчев се пројавил како добар педагог. Посебно, неговиот милозвучен акцент при предавањето на францускиот јазик незаборавно се врежал во сеќавањето на неговите воспитаници.[280]

Веднаш по пристигнувањето во Банско, Гоце Делчев почнал да ја плете разлошката организациона мрежа. „По основањето револуционерни комитети во Банско и Мехомија (Разлог) тој постепено ја раширил

[277] *Cf. Д. Димески*, Доневата афера . . , 100, ф. 53.
[278] Писмо до Иларион, неврокопски владика, 5. IX. 1896 г., – *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, т. 2 /преписка/,. 19.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 143.
[279] Cf. Гоце во Кукуш на свадба.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 3 /Г. Делчев во спомените на современиците/, Скопје, 1972, 78–79.
[280] Басканлија, Гоце Делчев во очите на едно дете и момче.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 3, 79–80.



организационата мрежа и во селата Белица, Годлево, Драглиште, Добрско, Бања, Добриниште, Јакоруда, Елешница и Бачево. Потоа основал револуционерни комитети и во Горна Џумаја (ден. Благоевград) и Неврокоп (ден. Гоце Делчев). Во време на своето учителствување во Банско, Г. Делчев уредил и два канали за Рилскиот манастир низ Годлево и низ Драглиште–Добрско. Истовремено, тој уредил и канал од Банско за с. Србиново (Брежани) и Горна Џумаја. Подоцна биле уредени канали уште низ Јакоруда за Лџене (Велинград) и низ Белица за Самоков".[281]

Оттаму, Гоце Делчев има примарни заслуги за втемелување на МРО во овој релевантен дел на Македонија.[282]

„Целта му беше да го поврзе и подигне духот на населението во целата Пиринска област, којашто тој ја нарекуваше 'непобедива тврдина, сакано живеалиште на ајдутите и идна света област на револуционерите'. Неговата цел беше постигната од Сер и Драма до Горна Џумаја, по долините на Места и Струма. Во главните населби основа и уреди револуционерни комитети, им влеа вера во иднината, им даде директиви и план за натамошна дејност".[283]

Тргнувајќи од одбојниот однос на банските чорбаџии, акутната опасност од денунцијација, а, пред сè, од својата огнена желба целосно да се оддаде на револуционерна дејност, Гоце Делчев ја најавил својата оставка на директорската функција уште на 17 октомври[284], а на 13 ноември 1896 година писмено, преку неврокопскиот митрополит Иларион, го известил егзархот Јосиф I за својата неотповиклива оставка на споменатата функција, поради, како мудро нагласил

[281] *К. Пандев*, op. cit., 138.
[282] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 144–145.
[283] *Л. Т(омов)*, Гоце Делчев сред Разлошката котлина,
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 82.
[284] 5 октомври ст. стил.
Писмо од Г. Делчев до Пазар Сирилешков,
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., t. 2 /преписка/, 20.

„здравствени причини".[285] Воедно известил дека со училиштето привремено ќе управува учителот Георги Голев, кому му ја предал и училишната архива.[286]

Така, по сопствена желба, Гоце Делчев ја завршил својата краткотрајна, двегодишна педагошка дејност, со основна цел потполно да се нагрби со разгорената македонска националноослободителна борба.

Иако некои автори тврдат дека Гоце Делчев веднаш по напуштањето на Банско уште во ноември 1896 година се нашол во Софија[287], сепак, временскиот интервал помеѓу 13 ноември и 16 декември 1896 година кога датира неговата софиска телеграма до Никола Зографов во Ќустендил[288], е доста нејасен.

Изгледа, Гоце Делчев во споменатиов временски период (13 ноември – 16 декември 1896 год.), најпрво, краткотрајно престојувал во Солун каде од ЦК на МРО бил назначен за прв задграничен претставник на МРО во Бугарија со седиште во Софија.[289], при што му било врачено полномошно со соодветни ингеренции[290] а потоа, подолго се задржал во инспектирање на организационите погранични пунктови во Бугарија: Дупница и Ќустендил.

На ваква претпоставка нѐ упатува, пред сѐ, содржината на посочената Г. Делчева софиска телеграма

[285] 1 ноември ст. стил.
Писмо од Гоце Делчев до Егзарх Јосиф I.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II, 20–21.

[286] *Ibidem.*

[287] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 145.

[288] 4. XII. ст. стил.
Телеграма до Никола Зографов /Ахил/
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 2 /преписка/, 21.

[289] Нема причини за поннаква констатација.

[290] Очигледно, станува збор за полномошното што Никола Зографов го датнра година дена порано. (*Cf. Н. Зографовъ*, Строежа на живота, София, 1927, 58; *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. I, 136).
Текстот на полномошното гласи:
„ЦК го испраќа Ахил во Бугарија со задача да попречи секакво надворешно мешање во работите на Револуционерната организација во Македонија и Одринско. Сите кои милеат н сакаат да се посветат да служат за извојување Автономна слобода, нека повелат, вратите им се отворени" /*Н. Зографов*, op. cit., 58).



од 16 декември 1896 год. адресирана до Никола Зографов во Ќустендил: „Пликот со светогорски (псевдоним – за солунски) писма заборавени дома. Прати ги брзо" /Ахил/.[291] Секако, под „дома" се подразбира пунктот во Ќустендил, а под „светогорски писма", првенствено, „задграничното" полномошно за Гоце Делчев од ЦК на МРО.

Може, како и да е, со сигурност да се смета на Г. Делчевото присуство во Софија од средината на декември 1896 година, кога се нашол во улога на прв задграничен претставник на ЦК на МРО во Кнежевството Бугарија.[292]

## IV/2

1. „Огромна брана против завојувачките стремежи на големобугарскиот империјализам претставуваше токму појавата на МРО со јасно одбележани програмски цели и задачи. Со сѐ поголемото активирање на нејзината дејност, особено по Солунскиот конгрес (1896 год.) и формирањето на Задгранично претставништво, се создаваат нови соодноси и, природно, се минираат концепциите и целите на експанзионизмот и на аспирациите на бугарскиот двор и бугарската буржоазија".[293]

Во последната, револуционерна фаза (1894–1903 г.) од краткотрајниот Г. Делчев живот, на бугарската политичка сцена се изредиле неколку владини кабинети и тоа: народначкиот на д-р Константин Стоилов (18 мај 1894 – 13 јануари 1899 г.), радославско-стамболовската влада на Д. Греков (19 јануари 1899 – 1

[291] Телеграма до Н. Зографов од 4. XII. (ст. стил) '96 /Ахил/.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 2 /преписка/, 21.

[292] Тоа, всушност, значело отворен предизвик од страна на МРО на раскрнлените надворешни (големобугарски) посегања во нејзините внатрешни работи, што било мошне значајно за иднината на македонскнот народ.

[293] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 153.

октомври 1899 г.), чисто радославската влада на Д. Иванчов (1 октомври 1899 – 9 јануари 1901 г.), коалициониот демократско – прогресивно-либерален кабинет на Петко Каравелов (19.II – 21.XII.1901 г.) и прогресивно-либералната влада на Стојан Данев (21 декември 1901 – 5 мај 1903 г.).

Карактеристично е што владите на Д. Греков и Т. Иванчов припаѓаат на т.н. радославски режим, во кој главна улога играл Васил Радославов, министер за внатрешни работи во двата кабинети. Што се однесува до Петко Каравелов, тој бил брат на познатиот бугарски национален револуционер Љубен Каравелов.

Сите овие владини кабинети биле строго потчинети, а со самото тоа зависни од личниот режим на бугарскиот кнез Фердинанд Кобуршки. Притоа, военото министерство претставувало главна алка, поточно спроводник на желбите на дворот во бугарската влада. Оттаму и нивниот однос кон македонското прашање содржел големобугарска „санстефанска" боја, изнијансирана од влада до влада. Поради тоа и не постоеле суштински разлики помеѓу дворот и владите по однос на големобугарските стратешки цели кон Македонија. Единствено, понекогаш, искрснувале разидувања помеѓу кнежевскиот двор и некои бугарски влади само во поглед на методите на спроведувањето на таквата нивна „македонска" политика.

„Во една ваква атмосфера и општествено-политичка опстановка, Гоце Делчев и Ѓорче Петров ја започнале својата дејност како задгранични претставници на македонската организација, бранејќи ја – во центарот на великобугаризмот и врховизмот, македонската вистина и слобода. . . ТМОРО не можеше ни да најде попогоден тандем од нив обајцата да раководат една таква важна институција каква што било Задграничното претставништво. Тие од него направиле непробојна тврдина на македонската самостојна борба, заштитник на македонската вистина и слобода. Решението на ЦК ТМОРО да упати во средиштето на врховизмот такви силни креатори на македонската политика и заштитници на македонските интереси, таму каде што се вдахнувала и кроела антимакедонската завојувачка политика, се покажало мошне далекувидно зашто великобугаризмот правел сè да се навлезе во Македонија, да ја гриземе одвнатре револуционерната организација".[294]



Оттаму, Гоце Делчев и Ѓорче Петров, со своето отворено разобличување и парирање на големобугаризмот, се закитиле со неизмерни заслуги за заштита на самостојниот, автентичен карактер на македонското националноослободително дело.

2. Назначувањето на Гоце Делчев за прв задграничен претставник на Македонската револуционерна организација во Бугарија ја отворило втората, најплодна етапа од третата, последна, револуционерна фаза на неговиот живот. Тогаш неговите раскошни умствени и организаторски дарби се расцветале во многустрана, поливалентна македонска револуционерна дејност.

Неполни пет години (декември 1896 – 23.IX/6 октомври н.стил 1901 год.)[295] Гоце Делчев се наоѓал на постот задграничен претставник на МРО во Софија (Бугарија). Тој временски период одговара на поголемата половина од Г. Делчевата организациона актива.

„Гоце Делчев како задграничен претставник се ангажирал најмногу во обезбедувањето на Организацијата со материјални средства, нејзино снабдување со оружје, муниција и револуционерна литература и весници, со препраќање на револуционерни сили во земјата, со обезбедување на пограничните пунктови и со грижата околу состојбата на револуционерното дело по окрузите и реоните на Македонија. Тој бил и бескомпромисен борец против врховизмот и ги разо-

---

[294] *Ibidem*, 153, 151.

[295] Cf. Пълномощно на Д. Стефанов и Т. Делииванов като задгранични представители на ВМОРО /Од Централното управление, 23, септември (ст. стил) 1901 г., Солун/, – Константнн Пандев, Документи за Македоно-одринското националноосвободително движение от Архива на Днмитър Стефанов,
– Исторически преглед, г. 38/бр. 6, София, 1982, 101, (1).

бличувал и осуетувал врховистичките акции во Македонија. Се занимавал и со други дејности сврзани со македонското ослободително дело".[296]

На инсистирање на Гоце Делчев, ЦК на МРО во март 1897 година го проширил Задграничното претставништво со изборот на уште еден член – Ѓорче Петров [297], чиј мандат згаснал едновремено со Г. Делчевиот – во октомври 1901 година.[298] Тогаш настапила кадровска промена во Задграничното претставништво. Со полномошно од ЦК на МРО потпишано од новиот претседател Иван Гарванов, нови задгранични претставници на МРО станале Туше Делииванов и Димитар Стефанов, секако, со знаење и благослов на Гоце Делчев, дадени во август 1901 година, непосредно пред неговиот „голем поход" во Македонија[299].

Ваквата промена била неопходна поради тогашната Ѓ. Петрова интернација во Трново[300]. Споменатата задгранична гарнитура (Т. Делииванов – Д. Стефанов) се наоѓала под непосредно влијание на Гоце Делчев и Ѓорче Петров[301]. Се задржала до ноември 1902 година, кога Задграничното претставништво на МРО во Софија го презеле вратените од малоазиското заточение – Христо Татарчев и Христо Матов[302], кои со својот опортунизам, ги замрачиле светлите „задгранични" традиции на Гоце Делчев и Ѓорче Петров. Неспорно, Гоце Делчев ја прозрел нивната насоченост. Затоа, пред неповратното заминување за татковината, во јануари 1903 година, Гоце Делчев ги предупредил: „Само заедно што ќе извршите со Ѓорчета, ќе го одо-

[296] Хр. Андонов Полјански, op. cit., I, 153–154.
[297] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 209, ф. 45.
[298] Cf. ф. 295.
[299] Блискоста на Г. Делчев со Т. Делииванов датира уште од времето на софиското школување и штипското учителствување.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. 3, Скопје, 1972 г.
[300] Ѓорче Петров, Спомени–кореспонденција, редактор Љубен Лапе, Култура, Скопје, 1984, 151.
[301] „Ги водеа работите во договор со Делчев, Стефанов и Туше Делииванов" (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 157).
[302] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 160, ф. 105; 162, ф. 106 и 107.
*К. Пандев*, op. cit., 298.



брам"[303]. Ваквото предупредување имало тежина бидејќи Гоце Делчев во ова време бил неприкосновен авторитет на МРО, „подвижен" член на ЦК и раководител („инспектор") на Четничкиот институт на Организацијата[304]. Меѓутоа, Г. Делчевото враќање во Македонија и новото скорешно интернирање на Ѓорче Петров во Казанлак[305], овозможиле Хр. Матов и Хр. Татарчев слободно да го покажат своето вистинско лице.

Македонското националноослободително движење претрпело голема загуба со конечното раздвојување на историскиот тандем Гоце Делчев–Ѓорче Петров, „Довербата меѓу Гоцета и мене беше голема, никој не можеше да не раздели и така останавме докрај еден кон друг"[306].

3. Во ноември 1896 година, во предвечерјето на доаѓањето на Гоце Делчев во Софија за прв задграничен претставник на МРО, бил одржан III Конгрес на македонските друштва во Кнежевството Бугарија[307]. Притоа било реизбрано старото раководство на ВМК на чело со генерал–мајорот Данаил Николаев[308]. Во составот на ВМК биле вклучени и кукушанецот Христо Станишев[309], како и познатиот бугарски книжевник Алеко Константинов, чие sверско убиство ќе го жигоса и Гоце Делчев во мај 1897 година[310]. За резервни членови биле избрани Г. Делчевите знанци Томо Ка-

[303] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , Скопје, 1984, 157.
[304] *Хр. Силяновъ*, op. cit., I, 98;
Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ., 60.
*М. Пандевски*, Илинденското востание во Македонија, ИНИ, Скопје, 1978, 120, 151.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 192.
[305] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 164.
[306] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 88.
[307] III Конгрес се одржал од 3–11 ноември 1896 год.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 154.
[308] *К. Пандев*, op. cit., 156–157.
[309] *Ibidem*, 157.
[310] *Ibid.*, 156.
Cf. Писмо до Никола Малешевски од 18 мај 1897 г.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 47.



*Ѓорче ПЕТРОВ, Никола МАЛЕШЕВСКИ и Гоце ДЕЛЧЕВ.*
*(Д. Кьосев, op. cit., 30)*

рајовов и Никола Наумов[311]. III Конгрес обзнанил Патриотски заем во износ од 300.000 лева[312].

Во март 1897 година генералот Данаил Николаев демисионирал бидејќи станал вѓутант на бугарскиот кнез Фердинанд Кобуршки[313]. Оттаму станува сосем проѕирна неговата поранешна поврзаност со дворот, како и неговата големобугарска насоченост. Така, претседателското место во ВМК го зазел дотогашниот потпретседател Јосиф Ковачев [314], кој „оглупавел веќе од старост" (Гоце Делчев)[315] Оттаму и немало позначајни промени во старата врховистичка политика кон МРО. Познавајќи го добро Јосиф Ковачев со кого се сретнал пред една година и остро се разделил, Гоце Делчев избегавал официјален контакт со ВМК[316].

---

[311] *К. Пандев*, op. cit., 156.
[312] *Ibidem*, 155.
[313] Д. Николаев демисионирал на 6 март '97 г.
*К. Пандев, op. cit., 158.*
[314] *К. Пандев*, op. cit., 158.
[315] Г. Делчево писмо до Н. Зографов.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit. т. II /преписка/ , 184.
[316] Cf. ф. 224.



Меѓутоа,, тоа не значи дека не контактирал со пооделни негови членови со цел да извлече корист за МРО[317]. Почесто контактирал со офицерите „од 1895–та г." (учесници на Мелничкото „востание"), кои, по расцепот од крајот на 1895 година, се наоѓале надвор од ВМК, и од кои повремено добивал симболична материјална помош за потребите на МРО[318]. Покрај тоа, ги продлабочил односите со Наум Туфекчиев од кого продолжил да набавува револвери и бомби[319]. Сепак, во овој период најблизок бил со браќата Иванови, познати лиферанти со оружје, и тоа од сосем прозаични причини[320].

„Делчев беше уговорил со браќата Иванови бесплатно да зема од нив пушки кримки во вид на подарок. После двајцата заедно ја продолживме истата работа и примивме околу 4140 пушки без фишеци... Браќата Иванови нѐ уверуваа дека од нив поклонувале 3 илјади пушки и дека имале одобрение од владата да дадат уште три илјади" (Ѓорче Петров)[321].

Сето ова има своја предисторија.

Уште во 1895 година големобугарските кругови почнале да ја плетат својата пајакова мрежа околу МРО. Мелничката авантура реализирана со помош на Софискиот МК, кој во случајов одиграл улога на инструмент на владеачкиот режим, била прва покрупна акција во тој правец. Нејзината главна благодет била олицетворена во изнудување на меѓународното признавање на кнезот Фердинанд Кобуршки[322].

И самата бугарска влада на д–р Константин Стоилов играла на повеќе карти, кои биле вперени против самостојниот карактер на македонското националноослободително движење.

---

[317] На пр. со Хр. Станишев, Наумов, Карајовов.
Cf. ф. 309, 311.
[318] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., 99.
[319] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, т. II /преписка/, Скопје, 1972.
[320] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., 88.
[321] *Ibidem*.
[322] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 149, ф. 58.

Во 1896 година таа ја променила својата тактика. Се обидела да флертува со МРО, да се доближи до неа, да ја направи зависна и да ја заузда. Притоа, бугарската влада тргнувала од хроничната беспарица на МРО и нејзината незгасната жед за оружје. Фарсата со англиските пушки лансирана преку ВМК[323], Васил К'нчов (тогашен егзархиски протагонист)[324], Борис Сарафов и Антон Бозуков (офицери од „'95–та")[325], како и преку бугарскиот полициски инспектор, ротминстерот Морфов (човек на владата на Стоилов)[325a], била прва мамка во тој правец.

Конкретен чекор бил преземен дури по извршената модернизација на бугарската армија кога застареното оружје било заменето со ново, посовремено. Притоа, браќата Иванови за багателна сума откупиле од владата вкупно 112 илјади кримки со 50 милиони патрони[326]. Значаен дел од ова оружје препродале на Албанците[327]. За тоа, секако, дознала МРО. Оттаму, според дневникот на К. Стоилов, Ѓорче Петров во летото 1896 година побарал 5–10 илјади пушки за потребите на МРО[328]. Истото лето, во Софија Даме Груев се сретнал со Рачо Петров, воен министер во К. Стоиловата влада, кој „на своја одговорност" ветил за МРО 2 илјади мартинки[329]. Ваквиот сигнал добил конкретен израз кон крајот на 1896 година, коешто го ажурирало Г. Делчевото заминување во Софија[330]. Всушност, и Г. Делчевото барање за проширување на Задграничното претставништво се базирало, првенствено, на неговиот ангажман околу префрлувањето на оружјето[331].

[323] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 76.
[324] *Ibidem*, 77.
[325] *Ibidem*, 80.
[325a] *Ibidem*, 79, 80.
[326] *К. Пандев*, op. cit., 157.
[327] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 88;
*Н. Зографовъ*, op. cit., 67.
[328] Според дневникот на Константин Стоилов од 22 јуни 1896 г.
*К. Пандев*, op. cit., 127, 167.
[329] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 84;
Спомени на Д. Груев, Б. Сарафов и Ив. Гарванов . . , 45;
Меѓутоа, кај К. Пандев фигурираат „200 мартинки" (*К. Пандев*, op. cit., 127).
[330] Cf. ф. 292.



Најпрво Г. Делчев сам, а потоа заедно со Ѓ. Петров, ќе ги добијат бесплатно, со одобрение на бугарската влада, посочените над 4 илјади пушки–кримки од браќата Иванови, но без патрони[332]. Ваквата великодушност на К. Стоиловата влада имала перфидна заднина. Тогашниот министер на војната, полковникот Иванов бил категоричен: „Не сме луди да Ви дадеме фишеци: така силата ја држиме во свои раце, инаку Вие ќе се одвратите од нас!"[333] Најголем дел од овие трофејни пушки од Кримската војна биле префрлени во Скопскиот, Штипскиот и Струмичкиот округ на МРО[334]. Значаен дел од нив ќе проголта Виничката афера[335].

„Подоцна си ја објаснивме целата игра околу прашањето во врска со пушките и со негодувањето, што го почувствувавме со Делчев од целата таа зделка... Тука се крие коренот на нашата силна одвратност од секаква помош од чисто официјален извор... Откако се разочаравме,.. никна идејата за самовооружување... Сфативме дека само тоа што ќе постигнеме со наши сили ќе биде сигурно постигнато „(Ѓорче Петров)."[336]

И не само тоа. Гоце Делчев и Ѓорче Петров ја насетиле српско–бугарската „Угодба" од февруари 1897 година[337]. „Рачо се отпушти да ми каже дека се веделе и преговори за поделба на сфери на влијание... Овој и слични признаци ни вдахнаа увереност дека има опасност да се прават политички комбинации на

[331] Cf. ф. 297.
[332] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 88.
[333] *Ibidem*, 92.
[334] *Ibidem*.
[335] „Поголем дел од овие пушки подоцна при разните провали паѓаа во рацете на турската власт, други се расипаа во скривниците" – си спомнува Ѓорче Петров.
/Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 92/.
[336] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција. Редактор *Љ. Лапе*, Култура, Скопје, 1984, 94.
[337] *Cf. Димитар Димески*, Дипломатските аспекти на македонското прашање (1878–1903 г.), – Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, т. 5–6 (31–32), 1979/80 г., 97.

наш грб и без наше знаење. Тоа нè натера да бидеме уште попретпазливи и посамостојни во своите акции и да не даваме можност да се прават слични комбинации за сметка на Македонија“[338].

Тоа уште повеќе им го утврдило сознанието дека „Бугарија спрема нас се однесува егоистички, дека егоистички се држи и тоа нè турна уште рано на самостоен пат“ (Ѓорче Петров)[339]

Оттаму, мошне рано никнале обидите за парализирање, поточно згаснување дејноста на Задграничното претставништво на МРО во Бугарија. Најпрво се обиделе да го оттргнат Ѓорче Петров со тоа што му понудиле примамливо место – секретар на новоотвореното Бугарско трговско агентство во Солун[340]. Со оваа комбинаторика, креирана во К. Стоиловата политичка кујна, се целело, најпрво, политички да се парализира и компромитира Ѓорче Петров, а потоа, по можност, под покровителство на солунскиот трговски агент, прононсираниот големобугарин Атанас Шопов[341], Ѓ. Петров да се претвори во послушно бугарско орудие.

Кога тоа не успеало бил направен обид, овојпат од ВМК, за раздвојување и раздор меѓу Гоце Делчев и Ѓорче Петров, како и компромитирање и неутрализирање на Ѓорче Петров. Така, на IV Конгрес на македонските друштва во Бугарија одржан во јуни 1897 година[342] Гоце Делчев неочекувано бил избран за редовен член во новиот состав на ВМК[343], „со цел да го отцепат Делчева од мене“ (Ѓ. Петров)[344]. Гоце Делчев

---

[338] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 97.
[339] *Ibidem*, 95.
[340] *Cf. К. Пандев,* Нациоиално–освободителното движење в Македония и Одрииско, 1878–1903 г., София, 1979, 174, ф. 191.
[341] *Ibidem*.
[342] IV Конгрес се одржал од 15–21 јуни 1897 г.
*К. Пандев*, op. cit., 158.
[343] На 21 јуни '97 бил избран новиот состав на ВМК. Биле избраии: а/. за редовни члеиови – Хр. Стаиишев, Д. Љапов, А. Казанџиев, А. Љапчев, Ѓ. Георгов и Гоце Делчев;
б/. резервни: Коста Шахов и П. Нејчев.
(*К. Пандев*, op. cit., 160).
[344] Ѓ Петров, Спомени–кореспоидеиција . . , 109.



ја проѕрел намерата, па во писмото до претседателот на Конгресот, Јосиф Ковачев, категорично, лаконски изјавил: „мојата положба во делото не ми дозволува да го примам изборот“[345]. Тогаш, на чело на новиот ВМК застанал кукушанецот Христо Станишев, а на местото на Гоце Делчев за член на ВМК бил кооптиран резервниот член Коста Шахов[346].

4. Меѓутоа, додека во обидите да се минира дејноста на Задграничното претставништво на МРО во Софија биле поставени примамливи замки, во Солун, центарот на МРО, почнала реализација на една пеколна замисла насочена кон разнебитување на МРО внатре на нејзината сопствена територија. Станува збор за формирањето на Тајното бугарско револуционерно братство на чело со Иван Гарванов во март 1897 година[347]. Евидентно, тоа ќе има тешки, судбоносни последици за македонското ослободително дело[348].

„К'нчов, во согласност со егзархот (Јосиф I, н.б) и Селџобалиев, ја дале идејата за Братството“ (Ѓ. Петров)[349]. Секако, овде биле вмешани прстите на ВМК и на бугарската експанзионистичка буржоазија[350].

Според Христо Куслев, на „Револуционерното“ братство му кумувал тогашниот потполковник Анастас Јанков, блиска личност на кнезот Фердинанд и на ВМК[351].

Веднаш по формирањето, „Револуционерното“ братство стапило во контакт со претседателот на ВМК, Јосиф Ковачев,[352] а преку Колушев и со некои

---

[345] Ѓ. Делчево писмо до Јосиф Ковачев од јуни 1897 г.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 48.
[346] *К. Пандев*, op. cit., 161.
[347] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893–1903 г.), II изд., Скопје, 1982, 215, ф. 74.
[348] Настаните по Солунската афера најдобро сведочат за тоа.
[349] *Д. Димески*, op. cit., II, 1982, 216, ф. 75.
[350] „Револуциоиерното братство, пак, имало поспецијална задача да се спротистави иа Револуционерната организација и да ги преземе позициите на ЦК. Идејата за тоа била виушена од Цариград или Софија“. (*К. Пандев*, op. cit., 145).
[351] *Cf. К. Пандев*, po. cit., 145.
[352] *К. Пандев*, op. cit., 149.

претставници на бугарската влада[353]. Чии сè прсти биле вплеткани во оваа перфидна игра со македонското ослободително дело зборува и формирањето и на Бугарското добротворно братство „Милосрдие" во Солун во ноември 1897 година[354], зад кое стоел бугарскиот трговски агент Атанас Шопов[355], а неговото формирање лично го санкционирал претседателот на бугарската влада д–р Константин Стоилов, кој станал почесен член на „Милосрдие"[356]. А токму, во „Милосрдие", се зачлениле и сите членови на Тајното Бугарско революционерно братство[357]!

„Целата дејност на Революционерното братство била насочена кон постигнување на основната цел – преземање позициите на Револуционерната организација" (К. Пандев)[358]. Нивните стремежи се протегале и кон инфилтрирање во ЦК, со крајна цел узурпирање на раководството на МРО[359]. Воедно настојувале да ја провлечат идејата „да се прифати ВМК како врховно тело на Организацијата"[360]. За постигнување на тие цели, планирале ликвидирање на Даме Груев, Христо Матов, Пере Тошев и Иван Хаџи Николов[361]. И кога во септември 1899 година со посредство на Б. Сарафовиот врховистички емисар Камбуров[362] била постигната спогодба меѓу „Револуционерното" братство и ЦК на МРО за саморастурање на Братството и влегување на неговите членови во редовите на МРО[363], тоа не било ништо друго до втерување на „волкот во трло-

[353] *Ibidem.*
[354] *Ibid.*, 143.
[355] *Ibidem*, 145.
[356] *Ibidem.*
[357] *Ibid.*
[358] *К. Пандев*, op. cit., 148.
[359] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает (1893–1903 г.), I изд., Скопје, 1981, 216.
[360] *К. Пандев*, op. cit., 148..
[361] *ibidem*, 149.
[362] *Cf. Д. Димески*, Македонското националноослободително движење . . ., II изд., Скопје, 1982, 217, ф. 84.
[363] *Ibidem*, 217.



то" (Ѓ. Петров)[364]. Тоа најдобро ќе го покажат 1901 и 1903 година.

5. Хроничната беспарица на МРО била главен лимитирачки фактор за нејзиниот побрз просперитет. Членските влогови и добротворни прилози ни оддалеку не можеле да ги задоволат нараснатите потреби, првенствено, за набавка на оружје и муниција. Оттаму се прибегнало кон примена на насилни методи за да се дојде до поголема сума парични средства. Притоа бил доминантен системот на уцени, закани и киднапирања.

Во тие немирни времиња набавката на средства била перманентна преокупација на Гоце Делчев.

Првата покрупна акција во тој правец што била иницирана од Гоце Делчев, датира, според Никола Зографов, на 6 јануари 1897 година (Божик)[365] кога телеграфистот Андон Златарев (охриѓанец) во интерес на делото ја ограбил Ќустендилската пошта, подигнувајќи 28 илјади лева. Пред да побегне, А. Златарев, според договорот, им врачил на Васил Главинов и Александар Кипров 25 илјади лева со цел да му ги предадат на Гоце Делчев за потребите на МРО[366]. Меѓутоа, двајцата ја злоупотребиле довербата очигледно преливајќи ги средствата во социјалистичката каса. За Г. Делчев, пак, скроиле провидна фарса дека парите ги закопале в река, па надојдената вода ги одвлекла незнајно каде[367]. Долго време Гоце Делчев не можел да се помири со ваквата нечесна игра на Васил Главинов, за што сведочат неколку негови писма[368].

Изгледа, Гоце Делчев, некаде во пролетта 1897 година, во предвечерјето на Грчко–турската војна*, се

[364] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 150.
[365] 25 декември ст. стил.
Н. Зографов за Гоце Делчев, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III., 103.
[366] *Ibidem*, 103.
[367] *Ibid.*
[368] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, т. 2 /преписка/, Култура, Скопје, 1972 г.
* Војната почнала на 17 април 1897 г.
(Cf. Новая история /1870–1918/, под редакцией И. С. Галкина, Москва, 1973, 168).

нашол во Одеса при што стапил во контакт со двајца ерменски револуционери (веројатно Леон и Киркор), пиротехнички верзирани за бомби и пеколни машини[369]. Оттаму четворицата со рускиот брод „Воронеж" се префрлиле во Света Гора со цел да изнудат парични средства од Зографскиот манастир[370]. Уште на Солунскиот конгрес на МРО, во април 1896 година Гоце Делчев дознал за сличниот неуспешен мартовски обид на Борис Сарафов[371], но бил охрабрен од фамата дека критските револуционери дигнале оттаму 10–на илјади турски лири[372]. Секако, Гоце Делчев се занесувал и со мислата да свие организационо гнездо сред зографските калуѓери. Од сето тоа останало само определување локација за магацин и бомболеарница на просторот помеѓу Зографскиот манастир и Хилендар на Света Гора[373].

Гоце Делчев се обидел да „се специјализира" за киднапирање на бегови. Во 1897 година неуспешно завршиле обидите за фаќање на турскиот богаташ Черкез[374], виничкиот бег[375], струмичкиот Мафи–бег[376]. Успешно завршило киднапирањето на струмичкиот Назлам–бег, за кого побарале 6 илјади т. лири откуп, но поради непретпазливост, бегот им се извлекол од рацете[377]. Слични обиди Гоце Делчев правел и во 1898 и 1899 година[378]. Меѓутоа, „тој занает не е за Гоцета, нему ич не му оди со бегови" (Михаил Попето[379]).

---

[369] Страниците од минатото /Од дневникот на К. Кондов/.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 83;
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 156, ф. 603.
[370] *Ibidem.*
[371] Cf. Спомени на . . . Борисъ Сарафовъ . . , 1927, 43–44.
[372] Страници од минатото (извадок од дневникот на Коста Кондов).
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 84.
[373] *Ibidem.*
Дневникот на К. Кондов е единствен засега регистратор на споменатиот настан. (*cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. I, 156, ф. 603). Можат да се прават разни претпоставки, но тој со сигурност не може да се потврди, ни да се негира. Само нова документација би фрлила повеќе светлина на ова прашање.
[374] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 161.
[375] *Ibidem*, 161.
[376] *Ibidem.*
[377] *Ibid.*
[378] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 162.



Во мај 1900 година никнала најкрупната Г. Делчева киднаперска замисла. Тргнувајќи од тогашната релативно добра соработка со Б. Серафовиот ВМК, како и од фактот што акцијата требала да се изведе на територијата на Кнежевството Бугарија, Гоце Делчев ја предвидел како заедничка акција на МРО и ВМК[380]. Всушност во прашање било киднапирање на синот на познатиот бугарски државник Иван Евстатиј Гешов од кого требало да се извлече енормен откуп во износ од 1,5 милиони златни лева[381] ВМК го прифатил планот, при што ги потенцирал конкретните обврски: „Сарафов да изнајми една куќа, каде ќе се чува детето; Давидов да купи еден пајтон и најде верен пајтонџија; Делчев – за фаќањето на детето, а Ѓорчето – да најде начин за примањето на парите од Гешова". (Протокол на ВМК бр. 9/19.V.1900 г)[382]. Меѓутоа, планот се изјаловил поради неочекуваното заминување на Гешовиот син во Париз[383].

Во 1901 година благодарение, првенствено, на Јане Сандански било реализирано сензационалното грабнување на американската мисионерка Мис Елен Стон и на нејзината придружничка Катерина Цилка[384]. Тоа довело до сериозен судир со врховистите[385].

---

[379] Р. Р., Гоце Делчев.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 87.
[380] *К. Пандев.* op. cit., 236.
Cf. Шифрувано писмо до Никола Малешевски /София, 12. VII. 1900, (Ахил), – Гоце Делчев, Писма и други материјали, редактор Дино Кьосев, БАН, София, 1967, 211, (135).
[381] *Ibidem.*
[382] Секретни протоколи на ВМК избран от VI извънреден македонски конгрес. /Протокол бр. 9, 19. V. 1900 г./,
– Македония, сборник от документи и материали, БАН, София, 1978, 414; *cf. К. Пандев*, op. cit., 236.
[383] *К. Пандев*, op. cit., 236.
[384] Аферата Мис Стоун. – *М. Пандевски*, Јане Сандански, Наша книга, Скопје, 1985, 91–93.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 162, 191–2, 195, 200–202.
[385] *И. Катарџиев*, Борба до победа, I, Мисла, Скопје, 1983, 528.



*Мис Елен СТОН. (Ил. Илиндень, 5/9–10 (49–50), София, 1933, 25)*

Оваа афера снажно одекнала во светот[386]. Ѓ. Петровата мудра тактика придонела да се извлечат фантастични 14.500 турски лири, т.н. мисстонки[387]. За тоа Гоце Делчев дознал на Советувањето во костурското село Загоричани, на 14 јануари 1902 година (Василица)[388]. Восхитен, констатирал: „Ете, сега ќе свршиме голема работа! Треба да се оди што побргу"[389].

---

[386] „Аферата Мис Стон . . . го направи името на Организацијата општопознато" *(И. Катарџиев,* Борба до победа, I, 498).

[387] Cf. Ѓорче Петров, Спомени–кореспонденција., 152–155;
– *Хр. Андонов Полјански,* Гоце Делчев, Пула, 1985, 118.

[388] *Cf. Д. Димески,* Делчевата мисија во Костурско и Леринско, 1901/2 г. зб. Гоце Делчев, МАНУ–ИНИ, Скопје, 1973, 204.

[389] Револиционната борба в Битолския окръг, Спомени от Георги п. Христов, София, 1953, 38–39.



Парите биле депонирани кај доверливи личности (поетот Антон Страшимиров, Биолчев и др.), кои ги чувале како зеницата во окото[390]. За рационално користење на мисстонките била формирана комисија во состав: Гоце Делчев, Туше Делииванов, Димитар Стефанов и Никола Малешевски[391].

6. Бездруго вооружувањето била една од примарните задачи на МРО. Јасно било дека без оружје нема воен фактор, а без воен фактор нема револуција.

Најпрво почнала набавката на ладно оружје (првенствено ками) и огнено оружје (револвери и бомби). Од пушките најпрво биле набавувани оние од домашна изработка: тетовки и дебранки[392].

Првиот поголем прилив на пушки, кримки, датира во 1897 година по извршената модернизација на бугарската армија[393]. Овој прилив е нераздвојно врзан за името на Гоце Делчев[394].

По Грчко–турската војна од 1897 година почнала набавка и на грчки пушки од системот „Гра"[395]. Паралелно биле набавувани и помали количини манлихери. Се разбира, била набавувана муниција и динамит.

Покрај од Бугарија и Грција, оружје и муниција почнало да се набавува и од Србија, Романија, Белгија, Австро–Унгарија, Франција, Швајцарија и Англија[396]. Притоа предничела Бугарија[397]. Главна заслуга за на-

---

[390] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 154–155.

[391] *Ibidem.*
*Cf. Хр. Андонов Полјански,* Гоце Делчев, I, 1972, 202.

[392] За вооружувањето види:
*М. Пандевски,* Вооружувањето на македонските револуционери и востаници во периодот до Илинденското востание, – Македонското ослободително дело во XIX и XX век, Мисла, Скопје, 1986, т. V, 207–251.
*Cf. Д. Димески,* op. cit., 182.

[393] *Cf. Д. Димески,* Даме Груев, основоположник и организатор на македонското револуционерно движење . . , Скопје, 1989, 98–99.

[394] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 88.

[395] Приливот на такви пушки е карактеристичен за Битолскиот вилает. *Cf. Д. Димески,* op. cit., 1982.

[396] *Хр. Андонов Полјански,* Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 77.

[397] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција, Култура, Скопје, 1984.

бавка на оружје и муниција од Бугарија и за нивното транспортирање во Македонија има Гоце Делчев[398].

И не само тоа. На посоченото Советување во с. Загоричани, Костурско (14–17 јануари 1902 г.) Гоце Делчев се заложил за пооргaнизирана набавка на оружје од Грција[399].

Познато е дека во есента 1902 година Гоце Делчев, преку Томо Карајовов, реализирал набавка на оружје и муниција од Берлин и Виена[400].

Г. Делчевата кореспонденција е проткаена со бројни податоци за набавка, депонирање и транспорт на оружје и муниција во Македонија. Притоа импресивно делува Г. Делчевата неисцрпна енергија, самопрегор и ентузијазам[401].

Многу рано, кај Гоце Делчев и Ѓорче Петров, покрај осмислувањето начини за набавка, се родила и идејата за сопствена изработка на оружје, првенствено бомби. Нивниот креативен дух ја осмислил Саблерската бомболеарница („фабрика") во полите на Осоговската планина[402]. Притоа, позитивна улога одиграл тогашниот околиски ќустендилски началник, познатиот македонски револуционер, првенецот на Разловечкото и Кресненското (Македонско) востание, Димитар Поп Георгиев Беровски[403].

Саблерската бомболеарница никнала во мај 1897 година[404]. Во неа работеле грст ентузијасти во вонред-

[398] Речиси целата Г. Делчева преписка е проткаена со оваа проблематика. *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II, Скопје, 1972.

[399] *Cf. Д. Димески*, Делчевата мисија во Костурско и Леринско, сп. Современост, г. XXII/бр. 9–10, Скопје, 1972, 950.

[400] Cf. Г. Делчево писмо до Тома Карајовов од 5 ноември 1902 г; Писмо до Т. Карајовов од 16 ноември 1902 г. *(Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II, 165–168, т. I, 203).

[401] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, Скопје, 1972.

[402] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 86–87, 97.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 158–160.

[403] *Cf. А. Трајановски*, Д. Поп Георгиев Беровски, ДНУ, Штип, 1990, 133–134;
*А. Трајановски*, Животот и делото на Д. Поп Георгиев Беровски, зборник: Д. Поп Георгиев Беровски и неговото време, Скопје – Берово, 1991, 30.

[404] Шифрувано писмо до Н. Зографов.
(*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 189, ф. 1148).



но скудни околности. Главен мајстор бил ерменскиот револуционер Киркор[405], а негови први помошници биле Гоце Такеџиев и Атанас Мурџев[406]. Таму, повремено престојувале и помагале Гоце Делчев и Ѓорче Петров[407]. Инспекција врз одвивањето на бомболеарскиот процес извршил Ерменецот Леон[408].

Во бомболеарницата на Саблер, меѓу другото, биле произведени помеѓу 1000 и 1500 бомби од разни големини[409].Саблерската бомболеарница била напуштена непосредно пред интервенцијата на бугарската полиција[410].

Постојат различни мислења за нејзиното времетраење. Така, Константин Пандев смета дека Саблерската бомболеарница постоела само неколку месеци[411], Пеју Крачолов Јаворов – десетина месеци[412], а во спомените на Ѓорче Петров се споменуваат „година и неколку месеци"[413]. Меѓутоа, ако изворно се тргне од Г. Делчевото писмо адресирано до Н. Зографов од мај 1897 година кога се појавила Саблерската бомболеарница[414], па до шифрираното писмо на Ѓорче Пе-

П. К. Јаворов почетокот на Саблерската „фабрика" го датира кон крајот на пролетта 1897 год. (*П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 49).

[405] *А. Хрлев*, Спомени за основањето на бомболеарницата на ВМРО. – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 126.
Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 86, 97.

[406] Р. Р., Гоце Делчев (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 86); Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 97.

[407] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 97–99.
Строежа на живота отъ Никола Зографовъ, София, 1927, 61.

[408] *Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония, т. I, София, 1933, 84.
Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 86, 98.

[409] Според Ѓорче Петров, излеале околу 1000 бомби (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 97), а според П. Јаворов, околу 1500 (П. К. Яворов, Гоце Делчев, София, 1972, 58).

[410] *Cf. П. К. Яворов*, op. cit., 1972, 58.

[411] *К. Пандев*, Национално-освободителното движение в Македония и Одринско (1878–1903), София, 1979, 139.

[412] *П. К. Яворов*, op. cit., 58.

[413] Cf. Г. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 97.
Меѓутоа, Ѓ. Петров спомнува и „една и пол година" (Idem, 97).
Според Полјански, „фабриката" егзистирала до средината на 1898 година (*хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 160).

[414] Г. Делчево шифрирано писмо до Никола Зографов.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 189.



*Димитар ПОП ГЕОРГИЕВ–БЕРОВСКИ. (Љ. Лапе, Разловечкото востание од 1876 год. и личноста на неговиот организатор Димитар Поп Георгиев Беровски, ИНИ, Скопје, 1976, 37).*

тров упатено до истиот Никола Зографов на 17 јули 1899 година[415] во кое се истакнува дека „работилницата нема зошто да сопира, а треба да работи брзо и позасилено“[416], може да се констатира дека Саблерската „фабрика на бомби“ работела повеќе од две години.

[415] Кореспонденција на Ѓорче Петров.
– Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., 227–229.
На Саблер се однесува и претходното писмо до Никола Зографов од 14 јули 1899 година (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., 1984, 226).
[416] *Ibidem*, 228.



Во секој случај, Саблерската бомболеарница одиграла значајна улога за стекнување снажна самодоверба во сопствените сили и можности[417]. По примерот на неа никнале слични бомболеарници во Македонија[418].

7. Грижата на Гоце Делчев за непречено функционирање на виталните организациони канали била катадневна[419]. Беспрекорното функционирање на курирската служба било предуслов за нормалниот проток на луѓе, за транспортирање оружје и муниција и за циркулирање на тајната револуционерна пошта[420].

„Гоце Делчев мошне многу се залагал за просветување на силите на револуционерното движење и на поробените народни маси. Тој поаѓал од концепцијата да изврши револуција во умовите на луѓето, да созаде просветен народ, просветена маса, со која успешно ќе се изврши револуцијата“[421].

Оттаму доаѓаат неговите секојдневни напори за набавка и пласирање прогресивни весници и револуционерна литература сред македонските народни маси[422]. Така, меѓу другото, ги пласирал в. Право, Глас Македонски, Малешевски балкан, Политичка слобода, Дело[423], Меѓу револуционерната литература Г. Делчев пласирал и дела од социјалистичка провениенција[424]. Г. Делчевата блискост до социјалистичките кругови се гледа и од фактот што заедно со Димо Хаџи Димов, според Михаил Герџиков, учествувал и на првомајските манифестации во Софија[425].

Гоце Делчев посебно бил загрижен за создавање на македонска книжнина. За тоа најдобро сведочат не-

[417] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 161.
[418] *Ibidem*.
[419] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, Скопје, 1972.
[420] *Ibidem*.
[421] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit. I, 178.
[422] *Ibidem*, 178–186.
[423] *Ibidem*.
[424] *Ibid*.
[425] *М. Герџиков*, Гоце Делчев /профил на револуционер/, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 333.
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 103.

говите зборови: „Зар нема кој да напише барем една книга на македонски?"[426] Просто ги поттикнувал некои македонски автори, на пр. Раздолов, да продуцираат дела со револуционерна содржина[427].

„Гоце Делчев одамна и многу добро го согледал значењето на печатот како агитационо и мобилизаторско средство во спроведувањето на определена политичка концепција"[428].

Несомнено, Гоце Делчев има крупни заслуги за покренувањето на хектографираните гласила на МРО: „Бунтовник" (1898/9, редактор Ѓ. Петров)[429] и „Слобода или смрт" (1903, Пеју К. Јаворов)[430], како и на в. „Дело" (1902 г.)[431]

8. Виничката афера од ноември 1897 година конечно го симнала конспиративниот превез на МРО. Овојпат, светската јавност била соочена со фактот за постоењето и разгранетоста на МРО[432]. Самата МРО се нашла директно соочена со вековниот поробувач. Тоа означувало крај на дотогашниот речиси идиличен период, кога МРО, релативно мирно, во полулегални услови, ја спроведувала својата агитационо–организаторска дејност. Меѓутоа, МРО брзо се созела по ненадејниот винички шок, променувајќи ја својата дотогашна стратегија и тактика со иницирањето и создавањето на Четничкиот институт, кој претставувал нејзин интегрален агитаторско–организаторски и борбен дел[433]

---

[426] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 178.
[427] *Ibidem*, I, 179–181.
[428] *М. Пандевски*, Грижите на Гоце Делчев за создавање на македонски револуционерен печат во 1903 година, – Гоце Делчев. Прилози за ликот и револуционерната дејност. ДНУ, Штип, 1986, 47.
[429] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 186.
[430] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 108.
*Cf. М. Пандевски*, Грижите на Г. Делчев за создавањето на македонски револуционерен печат., – Македонското ослободително дело во XIX и XX век, Мисла, Скопје, 1986, т. V, 253–268.
[431] *Cf. П. К. Яворов*, op. cit., 94.
[432] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 206.
[433] *Ibidem*.



Виничката афера и нанела тежок удар на организационата мрежа во Скопскиот санџак, а ја разнишала и МРО во целина[434].

Веста за Виничката афера го затекнала Гоце Делчев во Ќустендил[435]. Краткотрајно го обзела снажна депресија. Почувствувал рушење на сопственото дело. Се вратил во Софија со цел да осмисли и преземе чекори за неутрализација на ефектите од аферата.[436].

Сеуште бил под болната импресија од широките размери на османските репресалии, кога во своето декемвриско писмо (1897 г.) до Никола Малешевски му сугерирал: „Опни ги жиците на нашите другари, нека се готват и од ден на ден нека очекуваат да ги викнам под знамето не веќв за слобода туку за одмазда!.."[437] Во таа смисла Гоце Делчев имал и телефонски разговор со Борис Сарафов[438]. Притоа Гоце Делчев, имајќи го во предвид Б. Сарафовото мелничко борбено крштевање, му предложил на Сарафова да формира, по можност чета со која би заминал внатре во Македонија за „да им стави крај на турските ѕверства" (Б. Сарафов)[439] Меѓутоа, наскоро Г. Делчев, откако се отрезнил од очајничките размисли, веројатно и по консултацијата со Ѓорче Петров, му ја откажал услугата на Борис Сарафов[440].

Поаѓајќи од перспективата на делото, Гоце Делчев, со вонредни напори, ја пребродил болната траума, и веќе во првите месеци на 1898 година, во писмо-

---

[434] Cf. Историја на македонскиот народ, ИНИ, Скопје, 1969, кн. 2, 195.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 162–163.
[435] „Грозно предавство во Кочанска каза. Жестоки прогонства на сите страни. Соопшти внатре. Заминувам за Софија" – Ахил /Г. Делчев/, – Телеграма до Никола Малешевски, Ќустендил, 24. XI. 1897 г. (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 51).
[436] Писмо до Никола Малешевски од Ахил. Софија, 18 декември 1897.
(*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 51–52).
[437] *Ibidem*.
[438] Спомени на Дамянъ Груевъ, *Борисъ Сарафовъ*, и Иванъ Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 47.
[439] *Ibidem*.
[440] Cf. Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ., 47.

то до Ѓорѓи Поп Цветков и Никола Зографов, почнал да сее оптимизам: „Бидете бодри, не губете кураж! Кое царство не се раскапало без да има пред себе непријатели со положба каква што е нашата. Ние сме силни, зашто и она што го имаме е насочено против турското царство"[441].

Во меѓувреме, во Ќустендил бил формиран Привремен комитет за бегалците[442], а во Софија за таа цел била образувана трочлена комисија[442a]. Хр. Станишевиот ВМК се оградил од разбојничката банда, која од Ќустендилско влегла во Македонија и ја предизвикала аферата[443]. Притоа, врховистичката делегација што го посетила претседателот на бугарската влада д-р Константин Стоилов[444], како и некои странски дипломатски претставници акредитирани во Софија[445], изјавила дека „Врховниот македонски комитет нема ништо со испраќањето на четата, која го уби Ќазима-ага во Виница и дека Комитетот не е директниот ни посредниот виновник за станатото во Македонија"[446].

Сепак, Гоце Делчев ја почувствувал злорадоста на некои врховистички првенци за неволјата што ја снашла МРО[447]. Оттаму, во врска со претстојниот V Конгрес на македонските друштва во Бугарија, Гоце Делчев, во едно свое јулско писмо од 1898 година адресирано до Никола Зографов, истакнал: „Активно учество нема да земеме. Имаме намера да дејствуваме, доколку ни се укажа можност, за да се пробие листата на

---

[441] Писмо до Георги Поп Цветков и Никола Зографов (1898 г.).
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 53–54.
[442] *К. Пандевъ*, op. cit., 163.
[443] *Ibidem.*
[444] *Ibid.*, 162.
[445] *Ibidem.*
[446] *Ibid.*
[447] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, I, 163.
На седницата на ВМК од 13 февруари 1898 година зеле учество и задграничните претставници, Ѓорче Петров и Гоце Делчев, при што презентирале „Проект за спогодба" со ВМК, секако со цел да се неутрализираат последиците од Виничката афера. ВК го прифатил проектот со извесни модификации, коешто требало да го одобри и санкционира ЦК на МРО. (К. Пандев, op. cit., 169).



Станишев, кој е многу поблизок во својата програма и чесен човек, отколку Ковачев"[448].

Меѓутоа, планот се изјаловил. На V Конгрес за претседател на ВМК бил избран Ал. Радев, а потпретседател станал Андреј Љапчев[449]. Оттаму и односите на задграничните претставници на МРО, Гоце Делчев и Ѓорче Петров, со ВМК уште повеќе оладиле[450].

Од своја страна, бугарската влада на К. Стоилов, фрапирана од неочекуваните димензии на МРО што парцијално излегле на видело со Виничката афера, и самата презела чекори за неутрализација на МРО[451]. Во март 1898 година Гоце Делчев во едно свое писмо до Никола Малешевски огорчено констатира: „Не беше доста оној гром од Виничката афера за да се дразниша делото, туку и овдешната (бугарска демек) влада се зазела да ја ослободи турската власт од прогонства, натоварувајќи се сама да го уништи она што не се уништува. Прогонствата над нас се во најсилен разгор, ќе видиме дали ќе се овенчаат со успех. Тешко ним!"[452]

Секако, Виничката афера била продлабочена со ефектната истрага на препредениот османски скопски полициски првенец Дервиш – ефенди[453], како и поради предавствата на виничкиот шпиун Ѓорѓи Иванов (Јованчев)[454], поранешен близок соработник на Г. Делчев[455].

---

[448] Шифрирано писмо до Н. Зографов. 21 јули 1898 г.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 58.
[449] V Конгрес започнал со работа на 26 јули 1898 г. Изборот на новиот ВМК бил извршен на 29 јули.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 163–164.
[450] До вистинска соработка не можело да дојде бидејќи „очевидно, внатрешните ја чувале самостојноста на револуционерната организација и не отстапувале од своите идејни позиции" (*К. Пандев*, op. cit., 170).
[451] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 56, (42).
[452] Писмо до Никола Малешевски. Ќустендил, 4 март 1898 г.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit. т. II /преписка/, 56.
[453] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 163.
[454] *Ibid.*, 167.
[455] *Хр. Настев*, Во Виница (Виничкиот шпион).
(*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 143–146).
Ѓ. Петров, Гоце Делчев (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 313).

Гоце Делчев многу рано увидел дека македонските предавници се намножиле, па уште во април 1897 година истакнал:

„Којзнае дали има народ, кој толку многу трпел од своите синови изроди како македонскиот“[456].

Што се однесува до Ѓорѓи Иванов, Гоце Делчев се покажал мошне толерантен, при што се обидел да го извлече од калта и повторно да го направи корисен за МРО. Ѓорѓи Иванов, првпат бил уапсен заедно со Гоце Делчев во јуни 1896 година во врска со познатата Донева афера[457]. Притоа, станал конфидент на османската полиција[458]. Меѓутоа, Ѓ. Ивановите предавства дошле до полн израз во Виничката афера[459]. Со цел да го отрезни, Гоце Делчев во мај 1899 година дури му ја пратил и книгата „Шпиун“ од Џемс Фенимор Купер[460]. Мвѓутоа, сè било залудно. Ѓорѓи Иванов се покажал непоправлив, па нешто подоцна бил ликвидиран од МРО[461].

Во јули 1898 година Гоце Делчев упатил две писма–благодарници[462] до пловдивскиот надбискуп Менини, поради хуманиот гест на Паљурскиот манастир (Гевгелиско) со давањето прибежиште на 7–на македонски револуционери, кои со тоа ги избегнале османските „винички“ репресалии[463]. Меѓутоа, Г. Делчевата намера била подлабока: преку Менини да ги изнесе пред Светата римска столица светлините на

---

[456] Писмо до Никола Малешевски, Софија, 22. IV. 1897. /Ахил/, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit. т. II /преписка/, 43.

[457] *К. Пандев*, op. cit., 140.

[458] Г. Иванов бил ослободен со „гаранција, за да може да ги собере дажбините од селото, кои татко му не можел да ги собере“. (*К. Пандев*, op. cit., 140).

[459] Cf. ф. 434.

[460] Г. Делчево писмо до Никола Зографов. Софија, 7 мај 1899 г. – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 84.

[461] Бил ликвидиран во 1900 г. (*П. К. Яворов*, op. cit., 1972, 56, ф. 1). *Cf. Крум Христов*, op. cit., 178.

[462] Гоце Делчев до надбискупот Менини. Софија, 3 јули; 11 јули 1898.

– Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, т. I, Скопје, 1981, 345–347.

[463] Cf. Г. Делчев до надбискупот Менини. Софија, 3 јули 1898 г., – Документи . . , 345.



македонската националноослободителна борба. Притоа истакнува: „Нашата цел е да ги исправиме неправедните решенија на Берлинскиот договор по однос на Македонија и затоа нашата борба е свртена кон придобивање полна политичка автономија на оваа земја за сите луѓе што ја населуваат без оглед на националноста и верската припадност... Ние, револуционерната борба за слобода ја водиме сами, не плашејќи се од жртвите што ги даваме. Меѓутоа, секоја помош од страна за нас е доказ дека нашата борба е праведна“[464].

9. Виничката афера го забрзала создавањето на Четничкиот институт на МРО[465].

Евидентно, Гоце Делчев, како воено лице, меѓу првите увидел дека дотогашните терористички групи не можеле да се носат во отворената борба со вековниот поробувач. Тие просто си ја оджививеале својата улога. Тогашниот степен на развој на МРО несомнено барал прегрупирање на нејзините бледи рудиментарни борбени сили во посовремен, поснажен, помасовен и поразвиен борбен механизам, способен да св спротистави на бројните непријатели на македонското ослободително дело. Оттаму датира појавата на Чвтничкиот институт на Организацијата, со кого МРО зачекорила во повисока фаза од својот развиток[466].

Првиот посериозен практичен чекор во тој правец го презел самиот Гоце Делчев. Така, во април 1898 година, со цел побрзо да се санираат последиците од Виничката афера, тој испратил во Македонија три вооружени групи, тројки, т.н. летечки илегални групи на чело со проверени бивши легални раководители на МРО[467]. Притоа Ефрем Чучков бил определен за Малешевско, Тодор Станков за Радовишко и Стојан

---

[464] Г. Делчев до Менини. Писма од 3 и 11 јули 1898 г., – Документи . . , 345, 346.

[465] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. I, 164–166.

[466] *Ibidem*.

[467] *Cf. Ст. Т.*, Създаване на Четнишкия институтъ, Илюстрация Илинденъ I/1, София, 1927, 16.



*Ефрем ЧУЧКОВ, Климент ШАПКАРЕВ и Гоце ДЕЛЧЕВ. (Д. Кьосев, op. cit., 47).*

Георгиев за Струмичко[468]. Всушност, посочениве летечки групи биле предвесници на крупната борбена метаморфоза на МРО[469].

Навистина, првата чета на МРО, четата на Дуко Тасев Јудовчанецот никнала уште во 1897 година[470] по заслуга на Пере Тошев[471], но нејзината улога, пора-

468 *Ibidem.*

469 „. . . По тој начин се стави почеток на четничката организација" (*Ст. Т.*, Създаване . . , 16).

470 *Cf. Д. Димески,* op. cit., 249–253.

471 *Д. Димески*, op. cit.; 249–250.



ди полуарамискиот кадар, била минорна[472]. Првата чета, која со право го носи епитетот агитационо–организаторска била четата на Михаил Апостолов Попето, која ги спроведувала инструкциите на Гоце Делчев[473].

ЦК на МРО есента 1898 година согласно чл. 11 од Уставот на ТМРО издал и испратил специјален циркулар (окружно), составен од 14 члена, со кој дал сигнал за формирање на околиски револуционерни чети[474]. Со тоа не само што била озваничена новата институција на ТМОРО, т.н. Четнички институт, туку започнала и нова, вооружена фаза во развојот на организираното македонско националноослободително движење[475].

Главната грижа околу оформувањето и разгранувањето на Четничкиот институт ја презел Гоце Делчев[476].

Правилникот за четите на ТМОРО го изработиле Гоце Делчев и Ѓорче Петров во 1900 година, согласно чл. 11 од Уставот на ТМОРО и циркуларот на ЦК на ТМОРО од есента 1898 година[477].

Правилникот за четите на ТМОРО содржи 47 члена, распоредени во пет глави[478]. Исклучок прави првата глава, која не е вкалапена во член, па се појавува во улога на преамбула. Во неа се истакнува: „Во секој револуционерен реон се формира една чета како неразделен дел од Организацијата. Таа се движи по по-

472 *Ibidem*, 252.

473 Михаил Апостолов „Попето е најголемиот по значење ученик на Делчева. Тој е првиот војвода на агитационо-организаторската чета" (*Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби иа Македония, т. I, София, 1933, 99).

474 *Cf. Д. Димески*, op. cit., 207, ф. 39, 40.

475 „Со таа мерка Организацијата влезе во нов-втор стадиум, беше административно-градска, стана во голема степен боева . . ." (Христо Матовъ за своята революционна дейность. Лични бележки. Първо задгранично издание 1928, 8–9).

476 Гоце Делчев „е родоначалник на револуционерното четништво, организатор на првите агитаторски чети и воспитувач на некои од првите војводи-агитатори и раководители". (*Хр. Силяновъ*, op. cit., I, 1933, 98).

477 *Д. Димески,* op. cit., II изд., 1982, 326, ф. 1 и 2.

478 Правилникъ на четитѣ на Таината М. Одр. рев. организация, PRO FO, Архив на Македонија, Скопје, м–329, 1–22.

треба на делото и под наредбата на Месниот комитет"[479].

Во втората глава, посветена на намената на четата, во 11 члена станува збор за: а) агитација б) организација в) извршна задача, и г) крајна задача. Во неа, меѓу другото, се истакнува: „Четата како дополнителен дел на месната реонска организација, ја разјаснува и шири меѓу населението идејата, целта и задачите на Организацијата, определени во нејзиниот устав и правилник" (чл. 1). Покрај тоа, четата „ја спроведува меѓу населението, низ убедување и морално влијание, идејата за вооружување" (чл. 3). Четата, како помошен и извршен орган на месните револуционерни комитети била овластена да организира, вклучувајќи го тука и формирањето на управни тела. (чл. 4). Покрај тоа, таа била задолжена да го обучува членството во воен поглед (чл. 5), да набавува и распределува оружје на населението (чл. 6), „да ги поткрепува раководните тела во принудното собирање на пари" (чл. 7), „да ги истребува, по наредба на Комитетот, лицата осудени на смрт" (чл. 8), да ги „дебне и гони разбојниците без оглед дали се Турци или христијани, како и секоја чета која не припаѓа на Организацијата и со содејство на месното Реонско раководно тело да ги зема потребните мерки за нивното истребување или за парализирање на нивните дејства..." (чл. 9), да „врши политички обири и грабежи, но само со дозвола и разрешување на месното Реонско раководно тело и Централниот комитет во името на ослободителното дело и за него..." (чл. 10), и најпосле, се разбира, во време на востанието, како вооружена јатка прва да го крене и развее знамето на револуцијата на повикот на ЦК (чл. 11)[480].

Третата глава од Правилникот (чл. 12–18) е наменета на општите прописи за четата. Во неа, покрај другото, се истакнува дека секој обид за разбунтување на селата и „воопшто мерки од покрупен карактер, кои можат да ја завлечат Организацијата предвремено во борба, се сметаат за дела престапни и предавнички. Виновниците се гонат и казнуваат како престапници и народни душмани" (чл. 16). Покрај тоа, четата немала право да врши убиства без согласност на Месниот револуционерен комитет, со исклучок на убиства за докажани шпиуни и предавници, во случај на самоодбрана или зачувување тајните на делото и најпосле „при истребување на некаква разбојничка банда или чета, која не и припаѓа на Организацијата"[481].

Во четвртата глава од Правилникот (чл. 19–26) се регулирани односите на четата со Комитетот. „Четата во општите работи е потчинета на месното реонско раководно тело. Таа ги исполнува неговите наредби и за сите свои работи и мерки од него бара одобрение и разрешение, и него го известува за се извршено од неа" (чл. 19). Таа била должна да дава месечен отчет на раководното тело, кој бил препраќан на ЦК. (чл. 20) Раководното тело се грижело за снабдувањето на четата. (чл. 21) Четата не смеела да го напушти реонот без дозвола на ЦК (чл. 25) а растурањето на четата можело да стане само по наредба на ЦК на МРО[482].

Последната, петта глава од Правилникот за околиските чети (чл. 27–47) е посветена на составот и внатрешниот ред на четата. Во неа, меѓу другото, се истакнува: „Четата се состои обично од седум или повеќе души, според потребата и условите во кои се наоѓа реонот. Таа си има началник кој се определува од ЦК" (чл. 27). Според чл. 29, „изборот на момчината за четата станува во согласност со месното раководно тело. Четата не може да прими во својот состав нов член без согласност на раководителот, но и тој последниот неможе да ѝ наложи таков спротивно желбата на четата"[483]. Покрај тоа, во четата можеле

[479] Правилникъ . . . 1.
[480] *Ibidem*, 1–7.

[481] *Ibid.*, 8–10 (11).
[482] *Ibid.*, 11–14.
[483] *Ibid.*, 15.

привремено да најдат засолниште оние членови на Организацијата, кои биле компромитирани пред власта (чл. 30). Во праксата, тие најчесто останувале во четата, што доведувало до зголемување бројноста на четата и до разгранување на Четничкиот институт на Организацијата. Оружјето на четата се сметало за комитетско (чл. 37), интригантите во четата се казнувале со опомена (чл. 34), а среброљубието, користољубието и егоизмот биле јавно жигосувани и казнувани (чл. 35, 45). За повторени грешки се предвидувало отстранување од четата и исклучување „засекогаш од Организацијата" (чл. 45)[484]. Покрај тоа, се сугерирало гаење примерно поведение внатре во четата и во однос на населението. „Во сите тие односи за грешките на четата пред Комитетот еднакво се одговорни и началникот и момчињата" (чл. 42)[485].

Што се однесува до смртната казна, таа била предвидена во следниве случаи: а) кога некој четник се обидел или планирал да изврши предавство на некој организиран поединец или кон четата и Организацијата; б) кога некој издадел некои тајни кои би ја довеле во опасност Организацијата, четата, или поедини работници во делото; в) кога некој своеглаво, за лична корист и по лични соображенија изврши работи спротивни на намената на четата и духот на Организацијата; г) кога некој за време на некоја акција на четата дезертира и со тоа ја доведе во прашање нејзината безбедност или ја парализира нејзината акција и д) кога четата по подолго набљудување на некого оцени дека заслужува смрт (чл. 46). Сепак, „решенијата за смрт се донесуваат од целата чета и со одобрение на реонското раководно тело" (чл. 47)[486].

Правилникот за четите на ТМОРО (1900 г.) го санкционирал местото и улогата на околиските чети во ослободителното движење при тогашниот степен од неговиот развиток.

---

[484] *Ibid.*, 15, 16, 20.
[485] *Ibidem*, 19.
[486] *Ibid.*, 21–22.



Се разбира, со време, четите ги надраснале одредбите на споменатиот правилник, претворувајќи се во „стожер на револуционерното движење"[487]. Покрај тоа, „со нивната појава доаѓа до масовно навлегување на селското население во Организацијата. На тој начин, од пропагандна и градска, таа се претвора во масовна, селска и борбена"[488].

Со време, околиските чети станале главни жили на организациониот крвоток. Со создавањето на т.н. селска милиција дошло до вистинско масовизирање на борбените сили на Организацијата. Кон крајот на предилинденскиот период МРО презела улога на паралелна власт и фактички станала, „држава во држава"[489]. За тоа Гоце Делчев имал неизмерна заслуга.

Создавањето на четничкиот апарат на Организацијата е неразделно сврзано за Г. Делчевото име[490]. Гоце Делчев како главен ревизор (инспектор) на вооружените сили на Организацијата стекнал редок углед и израснал во неприкосновен авторитет[491]. Најважните борбени кадри на МРО во овој период израснале под закрила на Г. Делчев[492].

Голема улога за разгранување на Четничкиот институт одиграле т. н. четнички школи[493]. За тоа посебна заслуга имале Г. Делчевите блиски соработници: Михаил Попето, Јане Сандански, Христо Чернопеев, Марко Лерински, Никола Петров Русински[494].

Гоце Делчев од вклучувањето во МРО па до смртта крстосувал низ Македонија[495]. Притоа, не го

---

[487] Историја на македонскиот народ, кн. 2, ИНИ, Скопје, 1969, 186.
[488] *Ibidem*.
[489] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 486.
[490] *Cf. Крум Христов*, Гоце Делчев, София, 1955, 182–184.
[491] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III (Г. Делчев во спомените на современиците), Култура, Скопје, 1972.
[492] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. II /преписка/, Култура, Скопје, 1972 г.
[493] *Cf. Д. Димески*; op. cit., 413–414.
[494] За четничките школи на Марко Лерински и Никола Петров Русински види:
*Д. Димески*, op. cit., 414, ф. 32[a].
[495] *Cf. Христо Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. I–V, Култура, Скопје, 1972 г.

спречувало ни нарушеното здравје пропратено со силни стомачни болки[496]. Секаде каде што престојувал, Гоце Делчев оставал „светли траги", влевајќи свежина, оптимизам, нескршлива верба во успехот на македонското ослободително дело[497]. Оттаму, многу лесно, неговото име ќе прерасне во легенда.

10. По Виничката афера бугарската влада се обидела да ја парализира дејноста на Задграничното претставништво, поточно да го изолира од ЦК на МРО. Така никнале обидите на К. Стоиловата влада да стапи во директен контакт со ЦК на МРО, со единствена цел, под претекст давање на материјална помош, да ја контролира и диригира МРО преку трговските агентства во Македонија, односно да ја претвори МРО во послушно орудие на бугарската влада за реализирање на старите големобугарски цели.

Ваквата преориентација на бугарската влада била ажурирана од Д. Груевата средба со егзархот Јосиф I во март 1898 година[498], при која Даме Груев, не само што го отфрлил обвинението за атеизам како вешта камуфлажа на вистинските причини за неговото отпуштање од егзархиската служба, туку отворено ја демаскирал егзархиската политика кон Македонија, обвинувајќи ја Егзархијата дека „се наоѓа во тесни врски со бугарската влада и со нејзините трговски агенти во Македонија"[498a]. Оттаму, егзархот Јосиф се поплакал на кнезот Фердинанд Кобуршки за дејноста на МРО, при што „ги искажал своите стравувања за бугарското дело, ако таа дејност продолжи"[499]. Меѓутоа, бугарскиот кнез Фердинанд и д–р Константин Стоилов,

[496] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 32.

[497] „И секаде неговото минување оставаше длабоки бразди на македонското тло и светли траги и во најпримитивните и сурови души"(*Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония, т. първи – Илинденското възстание, София, 1933, 133).

[498] *Д. Димески*, Даме Груев – основоположник и организатор..., Скопје, 1989, 100.

[498a] *К. Пандев*, op. cit., 179.

[499] *Ibidem*.



претседателот на бугарската влада, го успокоиле заплашениот Јосиф I[500].

Д–р Константин Стоилов стапил во контакт со ЦК на МРО преку тогашниот бугарски трговски агент во Скопје, Димитар Ризов, кој се обидел да аранжира скорешна средба меѓу Константин Стоилов и Даме Груев[501].

Оттаму, ЦК на МРО ѝ поставил на бугарската влада шест услови:

1) да ја почитува самостојноста на МРО;

2) да спречи натамошно навлегување на разбојнички чети преку граница од Бугарија во Македонија (повод била Виничката афера, која имала вкус на горка пилула импортирана од разбојничка банда што дошла од Бугарија);

3) „да ја земе врз себеси грижата за назначување како егзархиски учители на оние членови од револуционерната организација, кои биле, се, или можат да бидат учители во Македонија";

4) да ѝ наложи на Егзархијата да назначи тројцв раководители на МРО за училишни инспектори во Солунскиот, Битолскиот и Скопскиот вилает;

5) да даде „строги и категорични" упатства на своите трговски агенти во Солун и Битола за да се отстрани постојната недоверба; и

6) да помогне околу вооружувањето[502].

Средбата К. Стоилов – Д. Груев се одржала во Софија во средината на март 1898 година[503]. На оваа средба Даме Груев „ја изложил 'сосем отворено' положбата на работите во Македонија и разјаснил погледите на револуционерната организација"[504]. Според К. Пандев, Даме Груев побарал од бугарската влада оружје и материјални средства за набавка на оружје од Грција, а за почеток „настојувал 'за насрчение'

[500] *Ibid.*

[501] *Cf. Д. Димески*, Д. Груев – основоположник..., 101.

[502] *К. Пандев*, op. cit., 175–176.

[503] *Ibidem*, 179.

[504] *Ibidem*.

да им отпушти уште истата година една макар и мала сума“[505]. Вистинската димензија на посочениве преговори можат единствено да ја дадат досега за нас недостапните документи, депонирани во бугарските архиви.

Во тоа време, поточно во август 1898 година дошло до познатата средба на Ѓорче Петров со егзархот Јосиф, при што МРО успеала ефектно да ја заплаши Егзархијата, поради што таа побарала интервенција од бугарската влада[506]. Изгледа ова наметнување на МРО над Егзархијата било главна причина бугарската влада да ги погази бледите резултати од недамнешните преговори Стоилов – Груев, да ја отфрли маскирната наметка и да се разголи, покажувајќи го својот вистински став кон МРО. Тоа станало евидентно кога д–р Константин Стоилов со Окружно бр. 39/3 септември 1898 година упатено до трговските агенти во Македонија, се нафрлил врз МРО при што „со најостри изрази ги осудува нејзините дејства и дава некои дополнителни упатства до агентите. Тие упатства всушност целат потполно изолирање на Организацијата во Турско. Тоа е можеби последен обид на К. Стоилов да ја потчини Организацијата“[507]. Д–р К. Стоилов бил категоричен во констатацијата дека „Организацијата, напротив, денес се наоѓа во рацете на сомнителни и нејзините резултати досега биле само штетни. Тоа ни ја налага должноста кон неа да бидеме скептици и сомнителни“[508].

Поаѓајќи од тоа Окружно, ЦК на МРО на 27 септември 1898 година испратил остар протест до претседателот на бугарската влада, д–р Константин Стоилов. Копија од тоа писмо било препратено и до

---

[505] *Ibid.*, 180.
Ова било истакнато во писмото на К. Стоилов до Д. Ризов од 23 март 1898 година.
[506] *К. Пандев*, op. cit., 182.
*Д. Димески*, op. cit., 212–213.
[507] *К. Пандев*, op. cit., 183.
[508] *Ibidem*.



ВМК[509]. Со цел да го ублажи конфликтот, Константин Стоилов решил преку Димитар Ризов да ѝ ги предаде на МРО ветените 20 илјади лева[510]. „Ѓорче Петров, кој дознал од Груев за намерата на Стоилова да прати пари, изјавил дека Организацијата нема да ги прими бидејќи не сакала да стане 'орудие на бугарската влада'“ (К. Пандев)[511].

ЦК на МРО, по долги убедувања од страна на Димитар Ризов, примил само дел од тие средства (500 наполеони), за кои Д. Ризов добил расписка датирана на 24 ноември 1898 година[512]. Меѓутоа, конфликтот се продлабочил по заканата на Константин Стоилов да ги уапси Гоце Делчев и Ѓорче Петров, тогашни задгранични претставници на МРО во Софија (Кнежевство Бугарија)[513]. Поради тоа, ЦК на МРО му се заканил на Стоилова: „Ако направите такво нешто, тоа веќе нема да биде постапка на бугарски министер, ами постапка на Стоилов!“ (Ѓорче Петров)[514]. Со ова, всушност била потенцирана личната одговорност на д–р Константин Стоилов. Овојпат, К. Стоилов конечно се сепнал и ги прекинал обидите за подјармување на МРО. Впрочем, тој наскоро во јануари 1899 година ќе слезе од историската сцена[515].

Искуството од махинациите на бугарската К. Стоилова влада јасно покажувало колку многу биле во право Гоце Делчев и Ѓорче Петров, коишто многу рано почнале да го практикуваат принципот: „Подалеку од официјални личности!“ (Ѓ. Петров)[516].

---

[509] *Ibid.*, 184.
[510] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 91.
Меѓутоа, според К. Пандев се однесувало за 10 илјади лева. (*К. Пандев*, op. cit., 184).
[511] *К. Пандев*, op. cit., 184.
[512] *Ibidem*.
*Боян Мирчев*, Спомени на някои активни дейци в македонското революционно движение. /Спомени на Григор Стефанов Попев/, Известия на БАН, 6, София, 1956 г., 503.
[513] *Cf. Д. Димески*, Д. Груев – основоположник . . ., 102, ф. 156.
[514] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 93.
[515] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 152.
[516] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . . , 117.

11. Во почетокот на 1899 година со паѓањето на владата на д-р Константин Стоилов и устоличувањето на Радославскиот режим се создала поповолна политичка клима за дејноста на задграничните претставници на МРО во Кнежевството Бугарија[517].

Оттаму тие (Ѓ. Петров, Г. Делчев) преминале кон реализација на идејата за избор на нов состав на ВМК по мерка на МРО[518]. Тоа се базирало на нивното зголемено влијание сред многубројната македонска емиграција во Бугарија, а пред сѐ, во социјалистичките кругови и сред офицерските братства[519]. На таков чекор ги поттикнувал и ЦК на МРО[520]. Целта била да се создаде таков ВМК, кој ќе биде целосно во служба на интересите на МРО како спомагателна морално-материјална институција за македонското националноослободително дело[521]. Притоа посебно била привлечна материјалната моќ на македонската емиграција во Бугарија. Не случајно, Ѓорче Петров истакнува: „И, ако емиграцијата не беше ја создала организацијата со ВК на чело, ние ќе ја создадевме"[522].

Гоце Делчев се движел во социјалистичките кругови уште за време на своето школување во Военото училиште. Како задграничен претставник уште повеќе им се приближил[523]. Во 1898 година посебно се зближил со претставникот на т.н. „Женевска група" – Михаил Герџиков[524]. Изгледа, не случајно, бидејќи Гоце Делчев еднаш изјавил: „јас по душа сум анархист, по

[517] *К. Пандев*, op. cit., 186.
[518] *Ibidem*.
[519] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција, 101, 107–108.
[520] „Имавме два–три пати формална заповед од ЦК за спогодување со ВК" (Ѓ. Петрое, Спомени–кореспон . . . , 101).
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 186.
[521] *Cf. К. Пандев*, Idem, 186.
[522] Ѓ. Петрое, Спомени–кореспонденција . . ., 122.
[523] Посебно го сврзувало блиското пријателство со Димо Хаџи Димое. (*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 169).
Според Ѓорче Петрое, биле прифатени „во офицерската средина и во средината на младината од социјалистички калап". (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 1984, 103).
[524] *М. Герџиков*, Гоце Делчев /профил на революционер/.
– *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 333.



убедување социјалдемократ, а по дела револуционер"[525]. Негови се зборовите: „Ако тиранијата е насилство, револуцијата е насилство против насилството" (П. Јаворов)[526].

Офицерските братства во Кнежевството Бугарија никнале во 1896 година на иницијатива на офицерите од „'95–та", меѓу кои најпродорни биле Антон Бозуков и Борис Сарафов[527]. Таа идеја ја спровеле преку полковникот Иван Цончев, тогашен командант на VI трновски полк[528]. Таа негова актива го фрлила во немилост, па бил преместен во Видин[529]. Тоа било одлично алиби за неговата, на прв поглед, неврзаност за дворот. Бездруго, МРО уште повеќе се подлагала во Цончева кога тој материјално ја потпомогнал Саблерската бомболеарница[530]. Оттаму, во 1897 година бил помпезно пречекан и солидно угостен во ЦК на МРО во Солун[531]. И другите офицери гравитирале кон задграничните претставници на МРО. Така, Ѓорче Петров истакнува: „Борис (Сарафов) дружеше со мене, тој правеше разни обиди за пари. Делчев и Борис доста не се сложуваа. Делчев како бивш питомец прилично не ги сакаше воените лица; иако дружеше со многу офицери, воодушевен не беше. Јас го штитев Бориса пред другите офицери. Беше многу активен, многу жив и наполно беше расположен да ни служи... Такви беа и другите офицери од 1895–та година, без лични цели трчаа да ни услужуваат"[532].

Во јануари 1899 година ВМК почнал да издава свое гласило, „Реформи", чиј главен уредник станал Андреј Љапчев[533]. Меѓутоа, тоа не му помогнало на тогашниот состав на ВМК да ја зачува својата позиција.

[525] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчее, т. IV, 247, (145).
[526] *Ibidem*, 247, (148).
[527] Спомени на Д. Груеѣъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 45–46.
[528] *Ibidem*.
[529] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 102.
[530] *Ibidem*.
[531] Ibid., 103.
[532] Ibidem, 100.
[533] В. „Реформи" почнал да излегува од 9 јануари 1899 година. /*К. Пандев*, op. cit., 164/.

Главна улога за рушење на тогашниот состав на ВМК одиграл Ѓорче Петров[534]. Притоа имал поддршка од Гоце Делчев[535].

Најпрво, Ѓорче Петров почнал со сондажа на македонските емигрантски друштва во Бугарија[536]. Притоа. Посебно внимание посветил на пронаоѓање авторитетна личност, која би застанала на чело на ВМК[537]. Се обрнал до многумина, а посебно се задржал на Димитар Благоев[538]. Меѓутоа, не добил позитивен одговор[539]. Потоа се задржал на офицерите. Се обрнал до Иван Цончев, но и тој одбил[540]. Се задржал и на потполковниците Стефан Николов и Анастас Јанков. Меѓутоа, „Николов ми направи впечаток на тежок човек со слаб ум, а Јанков на лесен човек" (Ѓ. Петров)[541]. Најпосле се свртел кон офицерите од „'95–та'"[542]. Тие неочекувано предложиле Ѓорче Петров да стане претседател на ВМК[543]. Овој одбил, па се задржал на Борис Сарафов[544]. Во овој подбор, секако, удел имал и Гоце Делчев, кој добро го познавал Бориса уште од ученичките клупи[545]. Притоа, била поднесена листа на новиот состав на ВМК на чело со Борис Сарафов[546]. Пред тоа, „беа договорени условите со нив во врска со идните односи на ВК со ЦК. Офицерите наполно го беа примиле нашиот став... Ние го уредивме Сарафовиот комитет. Тој беше наш продукт. При таква положба решивме да го земеме комитетот преку наши сомисленици, ние да си останеме одделени, а тој ќе си биде ВК. Друштвата сметавме да ги реорганизираме, да ја имаат предвид чисто револуционерната кауза. Однапред се разбравме со новите членови на комитетот, дека ние ќе имаме право да учествуваме на седниците на комитетот; ние нема да земаме одговорност за тоа што ќе го врши ВК, но се ќе станува со наше знаење и согласност" (Ѓ. Петров).[547]

Дотогаш, Гоце Делчев и Ѓорче Петров присуствувале само на една седница на Хр. Станишевиот ВМК во февруари 1898 година, кога и му предложиле проект на соработка, кој останал само на хартија[548]. А еве сега, во идниот Б. Сарафов ВМК, тие барале да присуствуваат на седниците на ВМК со очигледна цел да ги контролираат неговите постапки[549].

VI–от Конгрес на македонските друштва во Бугарија се одржал во мај 1899 година[550]. Критички стрели кон дотогашниот ВМК упатиле Атанас Раздолов, Коста Шахов, Димитар Благоев[551]. Тогаш, Димитар Благоев ја нафрлил „идејата за основање една република на Балканскиот Полуостров – едни Балкански соединети држави"[552]. Меѓутоа, таа била отфрлена[553]. Отфрлен бил и предлогот на Димитар Ризов, во новиот состав на ВМК да влезат, како редовни членови, и двајцата задгранични претставници на МРО[554], што подразбирало менување на чл. 16 од Статутите на македонските друштва[555]. Благодарение на добрата сондажа и снажниот авторитет на двајцата задгранични претставници на МРО, Гоце Делчев и Ѓорче Петров, нивните приврзеници сред конгресните делегати победоносно

---

534 Cf. Ѓорче Петров, Спомени–кореспонденција, Култура, Скопје, 1984.
535 *Ibidem.*
536 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 117.
537 *Ibidem*, 118.
538 *Ibid.*, 119.
539 *Ibidem.*
540 *Ibid.*, 118–119.
541 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 119.
542 *Ibidem.*
543 „Офицерите многу настојуваа да се смешаме, така што јас да го земам претседателското место. Не се согласив" – истакнува Ѓ. Петров. (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 119).
544 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 119.
545 Cf. ф. 46, 58.
546 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 119.

547 *Ibidem*, 107–108, 117–118.
548 Cf. ф. 447.
549 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 118.
550 VI Конгрес почнал на 1 мај 1899 година. *К. Пандев*, op. cit., 216.
551 *К. Пандев*, op. cit., 216.
552 *Ibidem*, 218.
553 *Ibidem.*
554 *Ibid.*
555 *Ibid.*

ја наметнале листата на офицерите од „1895–та“ за новиот состав на ВМК[556]. Претседател станал Борис Сарафов, потпретседател Тома Давидов, секретар Владислав (Славчо) Ковачев, благајник Георги Петров, а советници Антон Бозуков и д–р Владимир Шопов[557]. За делегат на I–та Конференција на мирот во Хаг бил испратен Ал. Радев, кој таму стапил во контакт со претставник на ерменскиот комитет „Трошак"[558]. Заеднички побарале на Конференцијата на мирот да се разгледаат и разрешат македонското и ерменското прашање[559]. Меѓутоа, нивното барање не било земено предвид[560]. Оттаму, на 13 јуни 1899 година ВМК и Ерменската револуционерна организација издале заедничка декларација во која потенцирале дека „не ги признаваат решенијата на Конференцијата како задолжителни за своите два народи и дека ќе продолжат да се борат за своето ослободување“[561]. Бездруго, со оваа акција на ВМК во Холандија биле добро запознати задграничните претставници на МРО, а можеби имале и свој удел за нејзината реализација.

По споменатата интерна спогодба, задграничните претставници Гоце Делчев и Ѓорче Петров имале право да присуствуваат на седниците на ВМК, коешто, во почетокот, редовно го практикувале[562].

„Во почетокот, нашата соработка со комитетот беше целосна. Работите ги почнавме на чисто другарска основа со договор, дека тие ќе фигурираат во Бугарија, но дека поткрепата и тврдината ќе бидеме ние. Офицерството во почетокот не преземаше ништо без наше знаење и согласност. Самиот Борис велеше: 'Ние сме фирмата, а Ѓорче е Комитетот'“ (Ѓ. Петров).[563].

[556] Ѓорче Петров, Спомени–кореспонденција . . ., Скопје, 1984, 119.
[557] *К. Пандев*, op. cit., 219–220.
[558] *Ibidem*, 219.
[559] *Ibidem*.
[560] *Ibid*.
[561] *Ibid*.
[562] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 120.
[563] *Ibidem*.



Меѓутоа, уште во првиот Б. Сарафов мандат се појавиле симптоми на раскол, кои ја замрачиле првичната идилична претстава за меѓусебната соработка.

Првиот отворен судир Гоце Делчев го имал со поручникот Антон Бозуков, член–советник на ВМК, при заедничката летна обиколка (1899 г.) на Мелничко и Демирхисарско (Серско)[564]. Не можејќи да се наметне над Делчева, подоцна, во пролетта 1900 година авантуристички настроениот Антон Бозуков ќе демисионира од ВМК поради заминување во Трансвал со цел да се вклучи во Бурската војна[565].

Посериозен симптом за наметнување на ВМК над МРО обелоденила посредничката мисија на Камбуров во септември 1899 година[566], која довела до „саморастурање“ на „Револуционерното" братство и вклучување на неговите членови во МРО, при што ВМК се појавил во улога на врховен арбитер[567]. Ова, сосема правилно, остро го жигосува Ѓорче Петров[568].

Во меѓувреме, почнале да се одржуваат тајни средби помеѓу Борис Сарафов, Иван Цончев и нивните сомисленици. Целта им била да ги истиснат задграничните претставници, па постепено да се инфилтрираат во МРО, посебно во нејзиниот ЦК и во даден момент одвнатре да ја преземат МРО во свои раце[569] „Сето тоа требало да се врши тактички, да не го забележиме ние", истакнува Ѓорче Петров[570]. Нивниот потколен план бил насочен кон скорешно дигање востание во Македонија[571]. За тоа предвиделе „да ја разделат Македонија на 14 востанички окрузи под шефовството на 14 офицери и др. подофицери, а ....Цончев

[564] *Ibid*., 131–132; Спомени на . . . Б. Сарафовъ . . ., 49, 51. *Cf. К. Пандев*, op. cit., 228, 241.
[565] *К. Пандев*, op. cit., 220; Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гаврановъ . . ., 49.
[566] Cf. ф. 362.
[567] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 217, ф. 84.
[568] Cf. ф. 364.
[569] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 123, 125.
[570] *Ibidem*, 124.
[571] *Ibid*., 123.

одовде да подготви сè за востанието и со големи сили одовде да навлезе во Македонија, значи како во 1895 година со таа разлика што сега ќе ја имаат поддршката и одвнатре" (Ѓ. Петров)[572]. Ова покажува колку бргу воскреснала старата врховистичка политика, со таа разлика што нејзините нови спроводници, како воени лица, биле многу поопасни од своите претходници. Впрочем, кај многу од нив снажно живеела „'95–та".

Најпрво ВМК пред Гоце Делчев и Ѓорче Петров ја лансирал „идејата" да влезат двајца офицери во составот на ЦК на МРО, како и други офицери во сите револуционерни окрузи[573].

На седницата на ВМК одржана на 1.V.1900 година покрај задграничните претставници (Г. Делчев и Ѓ. Петров) присуствувале уште: полковникот Иван Цончев, потполковниците Стефан Николов и Анастас Јанков поручникот Гаруфалов и Атанас Мурџев[574]. Со протоколот бр. 3/1.V.1990 г. меѓу другото, било предвидено: да се предложи на ЦК на МРО во својот состав да инкорпорира двајца членови, во кои ВМК има целосна доверба; по нивното инкорпорирање ВМК би станал клон на ЦК на МРО, при што главна улога по ослободителното дело би играл последниот; да се инкорпорираат воени лица пред се, испратени за раководители на реони; сите лица испратени од ВМК (за членови на ЦК, реонски раководители, обични работници) даваат клетва на МРО, подлежат на нејзините статутарни норми и прекинуваат „секакви врски по делото со Бугарија"; да се прекине секаква приватна кореспонденција по делото и сл[575]. Овде, секако, проличува компромис.

[572] *Ibidem*.
[573] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 133.
[574] *К. Пандев*, op. cit., 244.
[575] Секретни протоколи на ВМК избран от VI извънреден македонски конгрес. Протокол бр. 3/1. V. 1990 г., – Македония. Сборник от документи и материали, БАН, София, 1978, 413.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 244–245;
*К. Битоски*, Македонија и кнежевство Бугарија, ИНИ, Скопје, 1977, 142–143.



Се разбира, претходела долга дебата. Веројатно на оваа средба се однесува Ѓ. Петровото искажување: „Тие излегоа со нови барања – да влезат двајца офицери во ЦК и да влезат 14–16 души офицери in corpore во внатрешноста и да се распределат по окрузите, да го заземат раководството на Организацијата. Долги спорови. Не можевме да ги примиме, зошто ги гледавме нивните намери. Јанков и Гаруфалов во разговор ги открија неосетно картите – раководството на Организацијата да премине наполно во рацете на воените, а на нашите цивилни луѓе да им се остави интендантскиот дел. Подофицерите ќе влезеа како потчинети на офицерите и мрежата ќе беше полна. Ние отворено им кажавме дека сме ја разбрале тенденцијата и не го прифаќаме ова и ќе се бориме. Тие откажуваа дека има таква тенденција, но бидејќи Јанков се распали и ја искажа, тие беа збунети и се нафрлија и на Јанков. Во разговорите со нив јасно се виде нивното држење дека внатрешните наши дејци учители се неспособни луѓе, па треба да бидат заменети со воени лица. Офицерите ја наоѓаа веќе излишна понатамошната совесна подготовка на народот" (Ѓ. Петров)[576].

VII Конгрес на македонските друштва во Кнежевството Бугарија одржан во летото 1900 година[577] само привидно воспоставил рамнотежа на силите, па изгледало дека се повратила старата еуфорична спогодбена атмосфера од VI–от Конгрес.

На VII Конгрес присуствувале и задграничните претставници на МРО, Гоце Делчев и Ѓорче Петров[578]. Меѓу другите присуствувале и Павел Ѓенадиев, Антон Страшимиров, Никола Малешевски, Јане Сандански, Михаил Герџиков[579]. Ѓорче Петров си спомнува: „Пр-

[576] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 134.
[577] VII Конгрес бил одржан во Софија од 30 јули до 5 август 1900 година.
*К. Пандев*, op. cit., 220.
[578] *К. Пандев*, op. cit., 220.
Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984 г., 121.
[579] *К. Пандев*, op. cit., 220–224.

впат јас и Делчев присуствувавме на конгресот. Сите беа задоволни од нас, нè пречакаа со ракоплескање. Приход 450 илјади (лева)! Кој можеше да противречи... Јас бев на врвот на среќата... Тогаш конгресот го прими од мене преработениот устав и правилник на овдешнава организација во духот на кажаната идеја, дека овде се прегрнува револуционерниот пат и ѝ се дава предимство на Внатрешната организација. Тоа беше огромен успех на македонското дело; револуционерната идеја веќе беше влезена и во овдешната емиграција"[580]. Промената на статутите, всушност, ја извршила комисија предводена од П. Генадиев, со индиректно учество на Ѓорче Петров[581]. Сега ВМК добил ново име ВМОК[582]. Покрај тоа, на Конгресот Михаил Герџиков се заложил социјалдемократите да се привлечат кон македонското ослободително дело „откако им се објасни дека политичката борба е истовремено и класна борба"[583]. Воедно, бил зголемен вкупниот износ на Патриотскиот заем од 300 илјади на еден милион лева[584]. Конгресот му дал нов мандат на Б. Сарафовиот комитет[585].

VII Конгрес ги ублажил, но не и отстранил противречностите помеѓу ВМК и МРО, претставена од задграничните претставници. Напротив, тие се продлабочиле и усложниле[586].

Познато е дека приходите на Сарафовиот ВМК за време на двата мандати достигнале 560 илјади франци[587]. Дел од тие средства биле потрошени за набавка на оружје: илјада манлихери (набавени од Австрија),

---

[580] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., 121.
[581] *К. Пандев*, op. cit., 222.
[582] *Ibidem*, 222, 224.
[583] *Ibid.*, 223.
[584] *Ibid.*, 224.
[585] На 4 август 1900 год. бил извршен реизборот. Во ВМОК бил инкорпориран нов член, Георги Минков, како претставник на емиграцијата од Одринско.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 224.
[586] Конгресот претставувал краток тајм-аут пред продлабочувањето на противречностите.
[587] *К. Пандев*, op. cit., 226.





*Б. Сарафовиот ВМОК избран на VII Конгрес /август 1900 г./. (Ил. Илинденъ, г. VII/6 (66), София, априлъ 1935, 5).*

1500 мартинки, 10 илјади кримки, илјада револвери и разни експлозивни материјали[588].

Материјалната благосостојба и снабденоста со оружје ги зголемиле Б. Сарафовите амбиции да игра главна улога во македонското ослободително дело. Во тоа време неговите мисли биле насочени кон безболно внатрешно преземање на МРО. Така ВМК организирал „школа" за обучување на „луѓе, кои потоа ќе се испраќаат во внатрешноста"[589]. Со „школата"

---

[588] *Ibidem*.
[589] *Ibidem*, 234.
Кон крајот на пролетта 1900 година била формирана спомнатата „школа".
Само неколку дена подоцна ВМК на седница од 20 мај 1900 година го донесол своето прво решение за испраќање четн во внатрешноста на Македонија. /*К. Пандев*, op. cit., 232, 234/.

раководеле офицерите Христо Саракинов, Димитар Венедиков и Петар Дрвингов[590]. Во ноември 1900 година била формирана и т.н. „касарна за момчината“, со која управувал П. Дрвингов[591]. Уште во август 1900 година, на иницијатива на Борис Сарафов и Тома Давидов, а со знаење на воениот министер, почнале да никнуваат доброволни чети сред македонските емигрантски друштва во Кнежевството Бугарија[592]. За тоа, специјално бил задолжен членот–советник на ВМК – Христо Саракинов[593]. Меѓутоа, кон крајот на 1900 година, под притисок на меѓународната јавност, биле преименувани во стрелечки дружини, кои ги обучувале А. Јанков, Ст. Николов, Протогеров[594]. Згора на сето тоа, се обиделе да привлечат, поточно заврбуваат и членови на МРО, за врховистичката кауза. Така, подлаган од материјалните привилегии, меѓу другите, на Б. Сарафова страна се нашол дури и дотогаш солидниот Ќустендилски пунктов началник на МРО, познатиот Никола Зографов[595]. Оттаму, Н. Зографов ќе биде сменет, па на негово место во 1902 година ќе се најде Марко Секулички[596].

ВМК, со знаење на задграничните претставници, материјално ги помагал анархистичките групи (гемиџискиот кружок, групата Мерџанов–Манџуков) за нивната дејност во Солун и Цариград[597]. Посебно значајна помош добила групата Мерџанов–Манџуков уште во ноември 1899 година, којашто овозможила да почнат работите околу прокопувањето на каналот под Отоманската банка во Цариград[598]. За тоа бил известен и

[590] *К. Пандев*, op. cit., 234.
[591] *Ibidem*, 235.
[592] *Ibid.*, 256.
[593] *Ibidem*.
[594] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ . , 57.
[595] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 129.
[596] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 118–120, (106), (109).
[597] Спомени на . . . Б. Сарафовъ., 71.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 238.
[598] *Ibidem*.



ЦК на МРО[599]. Дури и при апсењето на ЦК на МРО, во почетокот на 1901 година, меѓу фатените материјали се нашол и шифрираниот извештај на Александар Кипров, во кого од Цариград го известувал ЦК на МРО за состојбите на работите, па се мисли дека тоа ја провалило акцијата[600].

ЦК на МРО, согласно Мајскиот протокол на ВМК од 1900 година решил да прими само 1 офицер, што ќе го предложат Гоце Делчев и Ѓорче Петров, и тоа да биде со советодавен глас[601]. Задграничните претставници на МРО се задржале на „капетанот Димитар Венедиков, како поумерен меѓу нив и посовесен“[602]. Меѓутоа, по долго размислување, посочениот капетан откажал да замине[603]. Така, во декември 1900 година во Солун, испратен од ВМК, дошол Софрониј Стојанов под лажно име Хаџиасенов, како агент (претставник) на друштвото „Бугарија“[604].

По VII Конгрес (летото 1900 г.), од Б. Сарафовиот ВМК произлегла гласината дека Гоце Делчев „сака да стане главен командант на востанието“[605]. Фамата за славољубие требала да го дискредитира во јавноста секогаш скромниот Г. Делчев. Од друга страна, со цел да го заплашат и парализираат, во просториите на Б. Сарафовиот ВМК бил инсцениран врз него физички напад од Хр. Саракинов[606]. Оттаму „Делчев велеше: „Или тие ќе те газат, или ти ќе ги газиш“ (Ѓ. Петров)[607]. Тој настан „не остана без значење во подоцнежниот однос на Делчева кон комитетот и воопшто кон офицерите. Тој веќе не можеше да ги трпи“ (Ѓ.

[599] *Ibidem*, 239.
[600] *Ibid.*
[601] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 136.
[602] *Ibidem*.
[603] *Ibid.*
[604] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Иван Гарвановъ*, МНи, София, 1927, 129.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 248.
[605] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 135.
[606] *Ibidem*, 158–159.
[607] *Ibidem*, 144.

Петров)[608]. Гоце Делчев престанал да доаѓа на седниците на Б. Сарафовиот ВМК[609].

Со Мајскиот протокол од 1900 година, согласно дадената концесија, задграничните претставници се обврзале да се откажат од приватно комуницирање со ЦК на МРО[610]. Писмата до ЦК на МРО требало да ги испраќа секретарот на ВМК Славчо Ковачев, се разбира, претходно парафирани од Ѓорче Петров[611]. Меѓутоа, Ѓорче Петров, секако со знаење на Гоце Делчев, продолжил, поаѓајќи од сложеноста на односите со ВМК, посебно да ги информира членовите на ЦК на МРО за вистинската состојба на работите. Едно такво Ѓ. Петрово писмо адресирано до Пере Тошев, тогашен член на ЦК на МРО, допаднало во рацете на Б. Сарафовиот повереник Александар Кипров, кој во Солун успеал да се добере до Архивата на ЦК на МРО[612]. Фатеното писмо било фотографирано и копирано во 20 примероци, па му било посочено на Ѓорче Петров во Софија[613]. Во него, Ѓорче Петров отворено ја разобличувал дволичноста на офицерите, поради што инсистирал Пере Тошев и неговите другари од ЦК на МРО да бидат крајно внимателни[614].

Тоа било повод за раскин на односите на задграничните претставници и Б. Сарафовиот комитет кон крајот на 1900 година[615]. Така, од почетокот на 1901 година до 5 март истата година, изостанала секаква материјална поткрепа на МРО од страна на ВМК[616]. Дури по застанувањето на Иван Гарванов на чело на ЦК на МРО, од ВМК биле испратени 10 илјади златни

608 *Ibid.*, 159.
609 Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 132.
610 Cf. ф. 575.
611 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 128.
612 *Ibidem*, 131.
613 Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 51.
614 Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 131.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 249–250.
615 Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 131.
К. Пандев, op. cit., 249.
616 *Cf. К. Пандев*, op. cit., 230.





*Иван ГАРВАНОВ. (Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927).*

лева[617], што многу кажува за Ив. Гарвановата вистинска насоченост.

Б. Сарафовиот ВМК почнал да применува терористички методи. Притоа, најсилно одекнале убиствата на Кирил Фитовски (февруари 1900 г.) и на Стефан Михајљану, уредник на в. „Peninsula Balkanica" (јули 1900 г.) во Романија[618]. Посочениве убиства предизви-

617 *К. Пандев*, op. cit., 230.
618 *Ibidem*, 255.

кале меѓународен скандал и довеле до сериозно заострување на односите помеѓу Романија и Бугарија[619]. Тие убиства, всушност, биле најзаслужни за падот на Б. Сарафовиот ВМК[620].

12. Во почетокот на 1901 година дошло до познатата Солунска афера. Таа го исфрлила на површина Иван Гарванов, кој „не бил само агент на бугарските пропагандни државни органи... туку и експонент на македонската реакционерна буржоазија"[621]. Узурпирајќи го кормилото на ЦК на МРО, Иван Гарванов го свртил курсот на Организацијата в десно. Неговата дејност вперена во правец на исфорсирање востание во Македонија, сериозно го погодила безбедниот од на македонското ослободително дело[622].

Кој сè се крие зад Солунската афера од 1901 година? Дали таа се должи на обична случајност, или на зголемена офанзивност на османските власти насочена кон расчистување со водачите на МРО за што сведочат Скопскиот, Солунскиот и Битолскиот процес (сите во 1901 година), или пак во неа се вплетени прстите на Б. Сарафовиот ВМК, кој немал скрупули за постигање на целта? Изгледа, од сè по малку. Едно е сигурно: Солунската афера ја предизвикал Милан Михаилов, прислужник во ЦК на МРО, поранешен прислужник во Б. Сарафовиот ВМК, инаку морално лабилна личност[623]. На него се однесуваат зборовите на Антон Страшимиров: „Во Солун беше фатен човек од Софија пратен, којшто им ги предаде на Турците сите функционери, целиот ЦК"[624].

Многу проблематична улога одиграл Софрониј Стојанов, кој веднаш по пламнувањето на Солунската

---

[619] *Ibidem*, 255–256.
[620] *Ibid.*, 258–260.
[621] *М. Пандевски*, Илинденското востание во Македонија, ИНИ, Скопје, 1978, 111.
[622] *Д. Димески*, op. cit., 330.
[623] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановъ*., 130, 132.
[624] *Антон Страшимиров*, Гоце кај Крсте Асенов во *Пешко*.
(*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 220).
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 170.



афера се вратил во Софија, симптоматично изјавувајќи дека „сѝ го средил прашањето"[625]. Тешко е да се каже дали тоа се однесува на 5–те потпечатени бланки, коишто нешто подоцна ВМК ќе ги добие благодарение на Иван Хаџи Николов (Ѓ. Петров)[626], или пак станувало збор за аранжирање на смислено предавство (А. Страшимиров)[627].

Бугарските владеачки кругови биле во тек со настаните. Така, бугарскиот трговски агент во Солун А. Шопов на 23 февруари 1901 година го информирал Стојана Данев, дека „овдешниот ЦК овие денови донесе решение да му даде полномоштво на Врховниот комитет во Софија да направи востание во Македонија, во случај, од своја страна, да го најде тоа за корисно"[628]

Аферата Михајљану ја усложнила положбата на Борис Сарафов[629]. Оттаму тој, уште во декември 1900 година решил да ја напушти претседателската функција во ВМК во корист на генералот Иван Цончев, а пак самиот, со група сомисленици да замине во Македонија[630]. Всушност, Софрониј Стојанов бил негова претходница со задача да го сондира теренот за инкорпорирање на Борис Сарафов во ЦК на МРО, а по можност да го подготви реализирањето на Б. Сарафовата потајна желба да застане на чело на МРО. Меѓутоа, кога по Солунската афера пристигнале 5–те бланки на ЦК на МРО во ВМК, Сарафовци не се решиле на таков чекор бидејќи „се плашеа од внатрешните дејци и од Делчев" (Ѓ. Петров)[631].

---

[625] *К. Пандев*, op. cit., 248.
[626] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановъ*. . ., 132;
Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 136–137.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 250.
[627] Cf. ф. 624.
[628] *К. Пандев*, op. cit., 250.
[629] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ., 57–58.
[630] *Ibidem*, 58.
[631] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 138.
Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановъ*., 132.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 249.

Во меѓувреме, Славчо Ковачев бил задолжен да го ликвидира Ѓорчета Петров[632]. Во ова време генералот Иван Цончев ја напуштил воената служба во Видин и заедно со А. Јанков и Ст. Николов, се нашол во Софија[633]. Борис Сарафов, под влијание на Симеон Радев, почнал да инклинира кон задржување на претседателската функција во ВМК[634]. Неговата претходна желба за заминување во Македонија ја згаснал самиот Гоце Делчев со зборовите: „нема да допуштиме офицер во Организацијата и во Комитетот. Ако Цончев и Вие (се однесува на Б. Сарафов, б.н.) заминете внатре, ќе ги сретнете штиковите на Организацијата" (Б. Сарафов)[635]. Гоце Делчев, според Димо Хаџи Димов, изјавил: „Додека моето рамо крепи пушка, Македонија е недостижна за бугарски офицер!"[636]

Гоце Делчев решително ја отфрлил соблазнителната идеја да се формира подвижен ЦК на МРО во состав: Гоце Делчев, Ефрем Чучков и Борис Сарафов[637]. Дури и нешто повеќе. Во своето шифрирано писмо од 4 март 1901 година, Г. Делчев го известува Горноџумајскиот революционерен комитет: „Ние овдека сосема ги прекинавме врските со Врховниот" комитет[638]. Понатаму информира: „Централниот (к–т) речиси целиот е окован во вериги. Големо растројство таму. Привремено, секој окружен к–т да дејствува на своја одговорност, без да се оддалечува од основната програма"[638a].

Во тие тешки мигови за МРО единствен висок форум кој можел привремено да одигра улога на ЦК – 

[632] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 137.

[633] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гаргановъ . . , 59.

[634] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 138.

[635] Спомени на . . . Б. Сарафовъ . . , 59.

[636] *Д. Хаџидимов*, Две струи, – Одбрани дела /редактор М. Пандовски/, т. I, Култура, Скопје, 1984, 206.

*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 175, ф. 691.

[637] Спомвни на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гаргановъ., 60.

[638] Шифрирано писмо до Революционерниот комнтет во Горна Џумаја, 4 март 1901 г. /*Ахил*/, – *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 109–111, (100).

[638a] *Ibidem*, 110.



било Задграничното претставништво. Тоа се нашло во улога на силен кохезионен фактор за збивање на организационите редови. За тоа значајно придонело познатото Окружно на задграничните претставници Марко (Ѓ. Петров) и Ахил (Гоце Делчев) од средината на март 1901 година упатено до раководните кадри на окружните, околиските и селските комитети, како и до началниците на четите[639]. Содржи 12 страници, од кои првите шест ги напишал Ѓорче Петров, а последните Гоце Делчев[640].

Во него се разобличуваат двата удари: османскиот (преку аферите) и врховистичкиот (преку обидите за инфилтрирање и внатрешно преземање на МРО). Св истакнува: „Според нас, најголем престап што може да го направи еден наш деец пред народот и историјата, тоа е да подигне едно предвремено и неподготвено востание. Тоа ќе биде ни повеќе ни помалку едно самоубиство за нас. Многу револуции се запирале на половина пат и излвгувале недоносче поради такви причини. Зошто да не ја допуштиме можноста за слична несреќа кај нас?"[641] Натаму, снажно прозвучува Г. Делчевиот оптимизам: „Народот ни е пробуден, општиот дух силно подигнат... Илјадници нејзини (на МРО, н.б) дејци, скромни, но сознателни и вистински борци (се) готови во секоја минута да се жртвуваат морално и физички"[641a]. Затоа, треба да се отфрлат врховистичкитв навреди, да се неутрализира врховистичката агресивност. „Нашата Организација треба да стане поприбрана и постегната. На дисциплината на работниците да се обрне посериозно внимание"[641б].

[639] Окръжио – послание за ръководителите окръжни, околиски и селски и иачалниците на четите на вътрешната революционна организация от Марко, Ахила и вътрешни съмишленици, живущи в България, – Гоце Делчев, Писма и др. материали, /редактор Д. Кьосев/, БАН, София, 1967, 305-316.

[640] Г. Делчев, Пнсма и др. матерналн . . , София, 1967, 315-316, ф.1.

[641] *Ibidem*, 310.

[641a] *Ibidem*, 313.

[641б] *Ibidem*, 310.

Главната мерка за амортизација на ударите била олицетворена во „привремената децентрализација“, со која прерогативите на ЦК на МРО биле префрлени на окружните комитети[642].

Биле предвидени и други мерки: разоружување на сите (врховистички) чети, кои не ќе поседуваат „билет“ со потпис Марко–Ахил, откажување секакво гостопримство на врховистички емисари, зацврстување на пограничните пунктови на МРО и сл.[643]

Секако, сите овие мерки имале привремен карактер и требало да се применуваат до Општото советување на МРО. За нив двајцата, Гоце и Ѓорче, презеле „морална одговорност“[644].

Изгледа, кон крајот на март 1901 година било одржано кратко советување за надминување на проблемите што искрснале по солунските настани. Средбата била одржана во хотел „Батемберг“ (соба бр. 9) во Софија[645]. На неа присуствувале: Гоце Делчев, Ѓорче Петров, Михаил Герџиков, Ризо Ризов, адвокатот Стрезов, д–р Вл. Руменов и др.[646] Предлогот на д–р Руменов да се искористат средства на бугарската влада, Гоце Делчев го пресекол со зборовите: „Тоа не може, тоа нема да биде никогаш!.. Бугарската влада, којашто има чисто завојувачки намери, штом ќе почне да дава пари, ќе знае како да ја исползува со таа 'помош' создадената состојба внатре: таа нема да се задоволи со никакви платонски чувства туку ќе сака реални повластици. Повторувам, ударот ќе биде страшен!“[647] Судирот меѓу двете спротивни концепции бил така снажен што „средбата се сврши при нагорештена атмосфера и без желба за искрено разбирање

[642] *Ibid.*, 309.
[643] *Ibid.*, 315.
[644] *Ibidem.*
[645] *Р. Р(изов)*, Маката на Гоце (Хр. Андонов Полјански, op. cit., т. III, 231–234.
[646] *Ibidem*, 232.
[647] *Ibidem*, 232–233.



– за некакви решенија не можеше да стане збор“ (Р. Ризов)[648].

13. Во март 1901 година дошло до отворен раскин помеѓу Борис Сарафов и Иван Цончев поради Сарафовото упорство, и покрај договорот, да се задржи на чело на ВМК[649].

Дотогаш, Гоце Делчев и Ѓорче Петров, изгорени од својата недамнешна „коалиција“ со офицерите, биле наизглед неутрални посматрачи, а всушност, целеле рационално искористување на споменатиот судир за да провлечат своја, сопствена листа на закажаниот VIII вонреден конгрес на македонските друштва[650]. „Јас се излагав.., кога ги поткрепив офицерите“ – истакнува Ѓорче Петров[651] Грешката требало да ја исправи Гоце Делчев, бидејќи Ѓорче Петров се прикривал поради аферата Михаіљану[652].

Дилемата околу приматот на двете офицерски струи ја разрешила владата на Петко Каравелов, која, под притисок на меѓународната јавност, со очигледна согласност на кнезот Фердинанд Кобуршки, на 23 март 1901 година ги затворила главните протагонисти на Б. Сарафовиот ВМК[653] токму во предвечерјето на VIII Конгрес.

Вонредниот VIII Конгрес на македонските друштва во Кнежевството Бугарија се одржал во првата декада на април 1901 година[654]. Присуствуале 123 делегати од 268 друштва во Кнежевството Бугарија. Воедно постоеле и 12 друштва во странство (пред сè, во Романија)[655]. Гоце Делчев ја претставувал МРО[656]. Никола Габровски, приврзеник на Г. Делчев, провлекол резо-

[648] *Ibid.*, 233.
[649] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив Гарвановъ., 60–61.
[650] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 145.
[651] *Ibidem*, 124.
[652] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 145.
[653] Всушност, апсењето било извршено ноќта помеѓу 23/24 март. *К. Пандев*, op. cit., 261.
[654] VIII Конгрес почнал со работа на 4 април. *Cf. К. Пандев*, op. cit., 263.
[655] *Ibidem.*
[656] *Ibid.*

луција во духот на идеите на МРО за меѓусебна соработка на двете организации, при што била гарантирана самостојноста на МРО[657]. Димитар Ризов дури го предложил Гоцета Делчев за нов претседател на ВМОК[658]. Гоце Делчев во својата реч на VIII Конгрес, меѓу другото истакнал: „Внатрешната организација не се стреми само да им дава оружје на луѓето, туку и да го разбие нивниот ропски дух. Пред да влеземе во врска со Комитетот од 1899 година, нам ни помагаа офицерите. Врската не постои сега бидејќи г. Б. Сарафов сакаше да прати оттука свои луѓе за раководители на Внатрешната организација... Само ако овдешнава Организација го одобрува духот на Внатрешната организација..., т.е. не се меша во нејзините работи, само во тој случај може да постои врска меѓу двете организации"[659].

Новиот состав на ВМК бил резултат на компромис. Во него влегле по двајца – цончевисти, сарафисти и приврзеници на МРО[660]. Претседател станал поетот Стојан Михајловски (цончевист), потпретседател Владимир Димитров (социјалист, приврзеник на МРО) а секретар Иван Кепов (приврзеник на МРО)[661]. За Стојана Михајловски, од разбирливи причини, лично бил заинтересиран самиот кнез Фердинанд Кобуршки[662]. За уредник на в. „Реформи" бил поставен Никола Харлаков[663].

Непосредно по завршувањето на VIII Конгрес, Ѓорче Петров сам се пријавил во VII–та полициска ста-

[657] „Таа резолуција претставувала победа на Гоце Делчев и приврзениците на Внатрешната организација" (*К. Пандев*, op. cit., 268).
[658] *К. Пандев*, op. cit., 265.
[659] Исказание пред VIII извънреден конгрес на ВМОК в София /7. IV.

– Д. Кьосев, Гоце Делчев, Писма и други материали, БАН, София, 1967, 316–317.
[660] Ст. Михајловски и д–р Д. Владов биле цончевисти, Г. Минков и Георги Петров – сарафисти, а Ив. Кепов и Вл. Димитров приврзеници на МРО.

*Cf. К. Пандев*, op. cit., 269.
[661] *К. Пандев*, op. cit., 269.
[662] Всушност, цончевата линија била линија на Кнезот.
[663] *К. Пандев*, op. cit., 269.





*Стојан МИХАЈЛОВСКИ. (Ил. Илиндень, г. VII/6 (66), София, 1935, 5).*

ница при што бил затворен, а подоцна интерниран во Трново[664]. Тоа била смислена изолација. Неговото повеќемесечно отсуство од Софија довело главниот организационен товар да падне врз Г. Делчевиот грб[665].

[664] Г. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 146, 147, 151.
[665] *Ibidem*, 147.

На 16 мај 1901 година била постигната Мајската спогодба[666] помеѓу ВМК од една, Гоце Делчев, Вл. Руменов и М. Герџиков – од друга, генерал Иван Цончев и потполковник Стефан Николов од трета страна, која е регистрирана во т.н. вонреден протокол[666a]. И оваа спогодба била резултат на компромис и меѓусебни концесии. Начелно, на МРО ѝ бил признат независен, самостоен карактер[667]. Меѓутоа, било предвидено: во составот на ЦК на МРО да влезат 2–3 офицери, воени специјалисти, со исти права како и другите членови на ЦК; потоа, во сите револуционерни реони да се назначи по 1 резервен офицер, со исти права како и другите членови на револуционерните тела; како и потврдата дека магацините со воени материјали на бугарска територија се сопственост на ВМК[668]. Од друга страна, МРО стекнала право да испрати ополномоштени делегати во составот на ВМК, со исти права како и останатите членови, како и констатацијата дека „сите погранични пунктови и канали на бугарска територија се неоттуѓива сопственост и посед на Револуционерната организација во Македонија и Одринско"[669].

Гоце Делчев, според Ѓорче Петров, „се потслизнал"[670]. Иако договорот не се почитувал, сепак 700–800 манлихери на Б. Сарафовиот к–т, од кои Борис Сарафов нешто подоцна се одрекол во корист на МРО, согласно Мајскиот договор паднале во Ив. Цончеви раце[671]. „Со тие пушки после нè тепаа" – истакнува Ѓ. Петров[672].

Деветтиот конгрес на македонските друштва во Кнежевството Бугарија одржан во летото 1901 година

[666] *К. Пандев*, op. cit., 271.

[666a] Извънреден протокол от 16 май 1901 г. между избрани членове от VIII конгрес на ВМОК и Гоце Делчев с членове на вътрешната ТМОРО, – Преображенското възстание 1903. Статии и документи, Тракийски научен институт, София, 1955, 182–184.

[667] Извънреден протокол ..., 182–184.

[668] *Ibidem*, 183.

[669] *Ibidem*.

[670] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција .., 146.

[671] *Ibidem*.

[672] *Ibid*.



поминал во знакот на целосна победа на генералот Иван Цончев[673]. Навистина, Никола Габровски и овој пат провлекол резолуција во корист на МРО[674]. „Габровски говореше со устата на Делчев" (Б. Сарафов)[675]. На конгресот присуствувал Борис Сарафов, кој тукушто излегол од затвор,[676] но било забележливо отсуството на Гоце Делчев[677]. Навистина, во новиот ВМК Стојан Михајловски ја задржал претседателската функција, но Иван Цончев станал потпретседател[678]. Во ВМК влегле – Стефан Николов и повторно Антон Бозуков[679]. „Всушност, главната фигура во Комитетот бил генерал Цончев. Тој требало да го подготви и раководи претстојното востание во Македонија. Од ова востание во моментот имал потреба Фердинанд" (К. Пандев)[680].

Во ова време Иван Цончев не мислел на Мајската спогодба со Гоце Делчев. Дури и нешто повеќе. ВМК се искажал за укинувањв на Задграничното претставништво на МРО, обвинувајќи ги актувлните задгранични претставници (Гоце Делчев и Ѓорче Петров) дека нивната цел била „да сеат раздори, да трошат средства на овдешната организација и да се издигнат во трета организација, која, неодговорна за ништо, била вистинска господарка и на двете организации"[681].

Во тоа време, генералот Иван Цончев сметал дека лесно ќе може да загосподари со МРО преку Иван Гарванов, со кого го сврзувале блиски цели. Во август 1901 година, по завршениот IX Конгрес, во софискиот

[673] IX Конгрес бил одржан во „Славјанска беседа" од 29 јули до 5 август 1901 година.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 274–275.

[674] На 3 август.
*К. Пандев*, op. cit., 274.

[675] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ., 65.

[676] *Ibidem*.
*Cf. К. Пандев*, op. cit., 274.

[677] *К. Пандев*, op. cit., 274.

[678] *Ibidem*, 275.

[679] *Ibid*.

[680] *К. Пандев*, op. cit., 275.

[681] *Ibidem*, 277, ф. 280.



*Генерал Иван ЦОНЧЕВ. (Ил. Илинденъ, г. VII/6 (66), 1935, 4).*

хотел „Метропол" се сретнале Иван Гарванов и Иван Цончев[682], при што Ив. Гарванов му рекол: „Организацијата ќе Ви ја дадам Вам, но под услов, ние да си останеме одделно таму, а Вие тука"[683]. Меѓутоа, славољубивиот Иван Ѓарванов, веќе признат од Гоце Делчев и Даме Груев, наскоро им го свртел грбот на Цончевци.

[682] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановъ*, 136.
[683] *Ibidem.*



Се разбира, Иван Гарванов, во блиска иднина ќе се покаже многу поопасен и поштетен за македонското ослободително дело. Според Ѓорче Петров, Цончевци се разочарале од Гарванова бидејќи не го исполнил договорот да им ја предаде МРО во нивни раце. Затоа, непосредно по Ив. Гарвановото убиство во 1907 година „Цончевите луѓе со злоба зборуваат за Гарванова: 'Така му треба, предавник!'"[684]

Врховистите, веднаш по одржаниот IX Конгрес, ги заостриле односите со МРО[685]. Новиот ќустендилски околиски началник Софрониј Стојанов презел чекори за разоружување и затворање членови на МРО[686]. Во септември 1901 година, дупничкиот началник Тодор Саев наредил камшикување на Ефрем Чучков и тоа јавно, пред курири на МРО[687]. Оттаму, назначувањето на познати врховисти за главни администратори на населби во кои биле лоцирани најзначајните организациони задгранични пунктови, ни најмалку не било случајно. Односите уште повеќе се заостриле со Аферата Мис Стон[688]. Споменатава офанзивност на ВМК Мијаловски–Цончев била олеснета со отсутноста на Гоце Делчев, кој се наоѓал длабоко во внатрешноста на Македонија[689]. Конечно, задграничните претстввници на МРО, Туше Делииванов и Димитар Стефанов, во декември 1901 година објавиле дека МРО „засекогаш ги прекинува врските со ВМОК во неговиот сегашен состав"[690].

Во март 1902 година, тогашните задгранични претставници на МРО (Т. Делииванов и Д. Стефанов) со тајно писмо, издадено во името на ЦК на МРО, обзнаниле дека МРО ја започнала борбата со врховистичките чети[691].

[684] Г. Петров, Спомени–кореспонденција ..., 147.
[685] *Cf. К. Пандев*, op. cit., 277.
[686] *К. Пандев*, op. cit., 279.
[687] *Ibidem.*
[688] Cf. ф. 385.
[689] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 189–191.
[690] *К. Пандев*, op. cit., 281.
[691] Конспиративно писмо од 5 март 1902 г. *К. Пандев*, op. cit., 282.

14. Евидентно, Гоце Делчев значајно внимание посветил на подбор и изградба на раководен и воен кадар на МРО. Имал бројни средби, состаноци, советувања, па и неколку конгреси. Главно свратилиште во Софија му бил хотелот „Батемберг"[692].

Гоце Делчев често крстарел низ Македонија, особено низ нејзините источни области, а посебно бил чест гостин на задграничните пунктови на МРО. Веќе од мај 1902 година датира Г. Делчевата кореспонденција со Иван Белешков, пунктов началник во Лџене, близу Велинград[693]. Лџене било „главен пункт на Организацијата кон каналот за Серез"[694], а со самото тоа се вброило во клучните задгранични пунктови на МРО (покрај Кустендил и Дупница).

На стартот на новата 1900 година кога избила Новоселската афера[695] непосредно по херојската борба на македонскиот револуционвр Сандо Невенин од Штипско Ново Село, Гоце Делчев се наоѓал во Радовишко, а оттаму св префрлил во Струмичко и Петричко[696]. Аферата имала судско финале на познатиот Скопски процес од 1901 година. Притоа, Гоце Делчев, во отсуство, бил осуден на смрт според чл. 13, 31, 43, 55, 56, 57, и 63 од османскиот кривичен закон[697]. Поаѓајќи од тоа, за „крилестиот ѓавол" (kanatli şeytan) била распишана потерница со висока проценка на Г. Делчевата глава (500 или 1000 т. лири, П. К. Јаворов)[698]. Инаку, Турците со голем респект се однесувале кон личноста на Гоце Делчев. Дури и озлогласениот Дервиш–ефенди, главниот иследник во Виничка-

[692] *Cf. P. P(изов)*, Маката на Гоце. /*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 232/.

[693] Cf.Шифрирано писмо до Иван Белешков. 12 мај 1902 г. (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. II /преписка/, 123.

[694] *Ibidem*, ф. 742.

[695] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Некои подробиости околу „Новоселската афера" и Скопскиот процес од 1901 г., – Историја, V/1, Скопје, 1969, 79–83.

[696] *Ibidem*, 81.

[697] *Хр. Андонов Полјански,* Некои подробиости околу „Новоселската афера .." 82.

[698] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 81, 92.



та афера[699], бил восхитен од Гоце Делчев: „Кажете му на тој чудесен јунак двка сакам да го видам и да му се поклонам: ние сите, од царот до последниот заптија одамна веќе сме заморени – само тој не се заморува"[700].

Познато е дека во пролетта (март, април) 1900 година Гоце Делчев го реализирал т.н. „огнен пат" низ Одринско[701].

Некаде од октомври 1900 па до март 1901 година, Гоце Делчев ги обиколил Разлошко, Горноџумајско, Малешевско, Радовишко, Струмичко, Петричко и Мелничко[702].

Г. Делчевата мисија во Југозападна Македонија била најзначајна етапа во неговиот познат „голем поход"[703] (крај на август 1901 г. – март 1902 г.), единствен по својата должина, долготрајност (половина година) и успешност.

Г. Делчввата мисија во Вториот (Битолскиот) округ на МРО, 1901/2 година, произлегла, пред сè, од промените што настанале во ЦК на МРО по Солунската афера од 1901 година.

Зголемената опасност од разбивање монолитноста на организационите редови поради можната инфилтрација на врховистички елементи во револуционерните окрузи на МРО, како и поради честите провали, довела до Г. Делчевата ревизија на неколку области во Македонија[704]. Освен тоа, Г. Делчевото доаѓање во Битолскиот револуционерен округ се должи и на неговата намера да се консултира со Даме Груев за познатите солунски настани.

[699] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 163.

[700] *П. К. Яворов*, op. cit., 92.

[701] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 168; *К. Пандев*, op. cit., 192.

[702] *К. Пандев*, op. cit., 192–193. *Cf. Крум Христов*, op. cit., 209; *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 168.

[703] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 187–202.

[704] *Д. Димески*, op. cit., 398, ф. 411.

Своето долготрајно патешествие Гоце Делчев го започнал од Ќустендил кон крајот на август 1901 година, па преку Малешевско, пристигнал во Радовишко. Притоа извршил ревизија на организационата мрежа во Радовиш и околината[705]. Потоа се префрлил преку р. Вардар и пристигнал во Неготино, каде извршил инспекција на тамошниот революционерен комитет[706]. Оттаму, се префрлил во Кавадарци, каде дознал дека „Мис Стон била грабната и дека предвидениот план бил извршен"[707]. По вообичаената ревизија, пристигнал во с.Ваташа, каде што посебно внимание обрнал на создавањето на селска милиција[708]. Насекаде, неговиот престој бил исполнет со бројни средби кои биле вонредно драгоцени за зацврстување на организационите редови и проширување на организационата мрежа.

Од Тиквешко се префрлил во Прилепско, откаде почнала Г. Делчевата инспекција на Битолскиот революционерен округ.

Г. Делчевата неколкумесечна обиколка на II Округ на МРО, што се одвивала во есента и зимата 1901/2 година, почнала со ревизија на организационата мрежа во Прилепско. Гоце Делчев, заедно со четата на Никола Петров Русински и својот верен придружник Иван Манолев[709] ги посетил прилепските села: Тројаци, Плетвар, Оревоец, Леништа и Селце[710]. Потоа го посетил Прилеп, каде извршил ревизија на дејноста на Прилепскиот револуционерен комитет[711]. Тогаш пред Г. Делчев бил изнесен акутниот проблем за вооружувањето на прилепскиот регион[712]. Покрај тоа, Гоце Делчев ја прифатил оставката на Никола Петров

---

[705] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 190.
[706] *Ibidem*, 190–191.
[707] *Ibidem*, 191.
[708] *Ibid.*
[709] *Д. Димески*, op. cit., 398.
[710] *Ibidem*, 398, ф. 412.
[711] *Д. Димески*, op. cit., 398.
[712] *Ibidem*.



Русински на должноста прилепски околиски војвода[713].

Во ноември 1901 година Гоце Делчев пристигнал во Битола, центар на Битолскиот округ на МРО, каде што престојувал три недели[714]. Г. Делчевиот 20–дневен престој во Битола не се свел само на рутинска инспекција на дејноста на Битолскиот окружен комитет и на двете Г. Делчеви средби со Даме Груев во битолскиот затвор,[715] туку до максимум бил исполнет со бројни средби со Окружното раководство и со бројни активисти од градот и Округот[716].

Гоце Делчев бил потполно свесен за можноста од исфорсирано востание во Македонија. Затоа, со аргументи, настојувал да ги убеди членовите на Битолскиот окружен револуционерен комитет дека „востанието е средство, а не цел"[717].

Гоце Делчев ги информирал битолските организациони првенци за моментната ситуација околу аферата Мис Стон. Воедно, го покренал прашањето за вооружувањето во Прилепско при што успеал да издејствува Окружниот к–т да испрати 80–на пушки во прилепскиот регион[718]. Од своја страна, Окружниот комитет пред Делчева изнел некои проблеми, акцентирајќи го првенствено прашањето за натамошно разгранување на четничкиот институт во Битолскиот округ, при што бил подвлечен недостигот од интелигентни и војнички изградени војводи[719].

Тогаш, во присуство на Гоце Делчев, а бездруго со знаење и одобрение на Даме Груев, бил реорганизиран Битолскиот окружен комитет. Во новиот состав влегле: Ѓорѓи Поп Христов, Ѓорѓи Сугарев, Аце Дорев, Анастас Лозанчев, Ѓорѓи Пешков и Неделко Дамја-

---

[713] *Ibid.*
[714] *Ibid.*
[715] *Cf. Д. Димески*, op. cit., 398, ф. 414.
[716] *Д. Димески*, op. cit., 399.
[717] Революционната борба в Битолския окръг. Спомени от Г. п. Христов, София, 1953, 38.
[718] *Д. Димески*, op. cit., 399, ф. 417.
[719] *Г. п. Христов*, op. cit., 37.



*ДЕЛ од обвинетите на судскиот процес во Битола пред влезот во циркускиот шатор. /март 1901 г./*
*(Д. Димески, Поп Ставревата провала и судскиот процес во Битола, зб. Даме Груев, ДНУ, Битола, 1981, 168)*

нов[720]. На негово чело се нашол Ѓорѓи Поп Христов[721]. Покрај тоа, бил формиран и Битолски околински комитет на МРО во кого, меѓу другите влегле: Александар Евтимов, Кирил Лозанчев и Лука Ѓеров[722]. Се разбира, мошне драгоцени биле Г. Делчевите инструкции и насоки за идната дејност на овие две организациони раководни тела.

Оттаму, не е чудно дека „по доаѓањето на Делчев веднаш се почувствува засилување на револуционерниот дух во Округот. Нарасна борбеното настроение и вооружувањето се засили мошне многу. Револуционерната дејност стана поактивна, понападна" (Г. П. Христов)[723]

Во рамките на Г. Делчевата инспекција на организационата мрежа во Битолскиот округ на МРО, спаѓа

[720] *Д. Димески*, op. cit., 399.
[721] *Ibidem*.
[722] *Ibid.*
[723] *Г. п. Христов*, op. cit., 38.



неговата мисија на Костурско и Леринско. Најважни Г. Делчеви цели биле: да се санираат последиците од Иванчовата афера[724] и да се создаде солидна база за отворање канал за пренос на оружје од Кралството Грција.[725]

Пристигнувањето на Гоце Делчев во Костурско датира во почетокот на декември 1901 година.[726] Започнувајќи ја својата дејност во костурското село Кономлади, Гоце Делчев заедно со костурските раководители: Пандо Кљашев, Лазар Москов, Васил Чакаларов и Кузо Стефов, како и со Марко Лерински и Ѓорѓи Пешков, се обидел да ги разреши напластените проблеми.[727] Притоа, Г. Делчевата активност се одвивала во неколку правци. Новоформираниот револуционерен трибунал, чија острица била насочена кон ликвидирање на моралната декаденција и ситните селски кавги, ја покажал силата и способноста на МРО да решава проблеми и од овој домен.[728] Затоа никој не се изненадил кога новоформираното управно тело, покрај старите овластувања, добило за првпат и судски прерогативи.[729] Негирајќи ги османските судски институции и придавајќи им на револуционерните комитети елементи на власт, МРО се покажала дорасната на епитетот „држава во држава".[730] Масовниот прием во Организацијата бил, исто така, предмет на Г. Делчевата активност во с. Кономлади.[731] Најпосле, не треба да се превиди ни успешната Г. Делчева агитација.[732]

Насекаде во Костурско, Гоце Делчев дејствувал на кономладски начин. Дури, во с. Смрдеш формирал

[724] *Cf. Д. Димески*, Иванчовата провала, 1901 година Гласник на ИНИ, XXIV/1, Скопје, 1980, 83–87.
[725] *Д. Димески*, Македонското националноослободително движење во Битолскиот вилает, II изд. Скопје, 1982, 401.
[726] *Cf. Д. Димески*, Делчевата мисија во Костурско и Леринско, 1901/2 г., сп. Современост, г. XXII/бр. 9–10, Скопје, ноември–декември 1972 г., 935–954.
[727] *Д. Димески*, Делчевата мисија . . , 940.
[728] *Ibidem*.
[729] *Ibid.*
[730] *Ibid.*
[731] *Д. Димески*, Idem, 940, ф. 27
[732] *Ibidem*, 940, ф. 28.

и женско комитетско друштво.[733] Насекаде дошол до израз новиот стил на работа.[734] Раководителите, инспирирани од Гоце Делчев, целосно ги прифатиле неговите методи на работа и со полн елан пристапиле кон реализација на неговите замисли.[735]

Советувањето во с. Загоричани, Костурско[736], претставува круна на Г. Делчевата мисија. Тоа било одржано од 14 до 17 јануари 1902 година, со еднодневен прекин поради предавството на гркоманот Илија Поп Анастасов во с. Куманичево.[737] Ова Советување има регионален карактер, иако на него била разгледана општата состојба на Округот. На советувањето во Загоричани, покрај Гоце Делчев и Ѓорѓи Поп-Христов[738], претседател на Битолскиот окружен комитет, присуствувале костурските раководители Лазар Поп Трајков, Михаил Николов, Лазар Москов, Пандо Кљашев, Кузо Стефов и Васил Чакаларов[739], леринските раководители Андреја Кожуваров и Марко Лерински[739a], Славко Арсов[740], како и претставници на костурските селски управни тела.[741] Присуствувал и екшисускиот раководител Михаил Чеков.[742]

Темите третирани на Советувањето во Загоричани биле во тесна врска со целите на Г. Делчевата мисија. Од прилично скудните податоци[743] се дознава дека на Советувањето, покрај другото, била разгледана положбата во Битолскиот револуционерен округ. Освен тоа, на ова Советување биле санкционирани новите начела на Г. Делчев што неодамна биле прокламира-

[733] *Ibid.*, 944, ф. 61.
[734] *Д. Димески*, op. cit., 403, ф. 439.
[735] Дружбата со Г. Делчев, според Христо Силјанов, за нив претставувала „нешто како виш агитационо-организаторски курс" (*Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония, т. I, София, 1933, 133).
[736] *Д. Димески*, Делчевата мисија . . ., 947–951.
[737] *Ibidem*, 947–948.
[738] *Ibid.*, 948.
[739] *Ibid.*, 947.
[739a] *Ibidem.*
[740] *Ibid.*, 948.
[741] *Ibidem.*
[742] *Г. п. Христов*, op. cit., 39.
[743] *Д. Димески*, Делчевата мисија . . ., 950, ф. 102.



ни во с. Кономлади. Туку, на прво место доаѓа до израз проширувањето на компетенциите на управните тела со придавање на судски прерогативи[744]. Снабдувањето со оружје, а посебно прашањето за уредување канал за пренос на оружје од Кралството Грција, биле во центарот на вниманието. Преовладала констатацијата за неодложно организирање канал за транспорт на оружје и за продолжување на специјалната мисија на Васил Чакаларов во Грција[745]. Пред донесувањето на конечна одлука по овие прашања, новодојдениот Христо Силјанов реферирал за својот недамнешен престој во Кралството Грција[746]. На крајот, за подобро реализирање на програмата за натамошна санација и реорганизација на Костурската организациона мрежа, на загоричанското советување било донесено решение за прераспределба на раководните организациони сили во костурскиот регион[747].

Гоце Делчев на 17 јануари 1902 година,[748] по шестнеделен престој, го напуштил Костурско и придружен од четата на Марко Лерински се префрлил во с. Зелениче, Леринско[749].

Г. Делчевиот престој во Леринско, за разлика од Костурско, бил краткотраен. Поради тоа, единствено во с. Екшису дошла до израз Г. Делчевата организаторска дејност сред масите[750].

Краткотрајноста на Г. Делчевиот престој во Леринско произлегла, првенствено, од фактот што таму нашол „реон примерен во секој однос: работници ентузијазирани, организации стегнати, чета дисциплинирана и во целосната смисла на зборот агитационо–организаторска"[751]. Освен тоа, не треба да се заборави

[744] *Ibidem.*
[745] *Ibidem*, 950, f. 104.
[746] *Ibid.*, 950, ф. 105.
[747] *Ibid.*, 950, ф. 106.
[748] *Ibidem*, 951, ф. 107.
[749] *Ibid.*, 951, ф. 108.
[750] *Ibidem*, 951–953.
[751] *Хр. Силяновъ,* Освободителнитѣ борби на Македония, т. I, София, 1933, 133.

дека леринската чета цели два месеци го придружувала Г. Делчев при што имала можност изворно да ги апсорбира неговите идеи[752]. Исто така, не треба да се испушти од предвид учеството на некои лерински раководители на Загоричанското советување, каде што биле усвоени основните насоки за идната револуционерна дејност. Изгледа дека предавствата во Зелениче и Екшису најмалку влијаеле на Г. Делчевото брзо заминување од Леринско[753]. На крајот, треба да се истакне дека краткиот престој на Гоце Делчев во леринскиот регион знатно се должи и на веста за примениот откуп за Мис Елен Стон[754].

Двомесечната мисија на Гоце Делчев во Костурско и Леринско била мошне плодотворна. Во неа доминира улогата на Гоце Делчев како врвен организатор и масовик на ослободителното движење. Преподената Организација во костурскиот регион најдобро ги двмонстрира резултатите на Г. Делчевата мисија.

Нвколкумесечната мисија на Гоце Делчев во неколку реони на Битолскиот револуционерен округ, првтставувала еден вид пресвртница, посебно на планот на побрзото масовизирање на ослободителното движење во II Округ на МРО. Општиот полет што ја опфатил МРО во Битолскиот округ најдобро ги презентира плодовите на животворната Г. Делчева мисија[755].

„На враќање Г. Делчев помина по каналите на организацијата кон Струмичко, Кочанско, Горноџумајско и во Ќустендил. Таму се сретна со главните актери на аферата Мис Стон: Јане Сандански и Крсто Асенов. Потем, заедно со нив отпатува во Софија, кајшто комисиски се прифатени парите од откупот на Мис Стон"[756].

---

[752] *Cf. Д. Димески*, Делчевата мисија . . , 953, ф. 131.
[753] *Ibidem*, 954, ф. 132.
[754] *Ibid.*, 954, ф. 133.
[755] *Ibid.*, 954, ф. 134.
[756] *Христо Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985. 117–118.



Со тоа завршил долготрајниот плодоносен Г. Делчев „голем поход" низ родната Македонија.

15. Борис Сарафов, веднаш по завршувањето на IX Конгрес на македонските друштва во август 1901 година[757], свесен за длабочината на сопствениот пад, се обидел повторно да се зближи со Гоце Делчев и Ѓорче Петров[758]. Притоа им понудил, со терористички средства да се пресметаат со Ив. Цончев[759]. Меѓутоа Гоце Делчев одбил. Тој бил приврзаник на легална борба со Цончева преку весниците и преку македонските друштва во Кнежевството Бугарија[760]. Разочаран од состојбата, Борис Сарафов заминал на турнеја низ Европа[761].

На 25 февруари 1902 година Борис Сарафов испратил писмо до тогашните задгранични претставници на МРО во Софија (Т. Делииванов и Д. Стефанов) со молба тие да аранжираат средба меѓу него и Гоце Делчев во Женева, Швајцарија[762]. Во него нагласува дека своевремено „потполно" се согласувал со Ѓорчв Петров и Гоце Делчев, а „сега некаков си нов фактор Гарванов заседнал во Солун, чии наредби исполнувате и кому ќе треба и ние да му палиме свеќа првку Вас"[763]. Евидентно запознат со Г. Делчевата инспекција на револуционерните сили во Македонија, Борис Сарафов предупредил штом Г. Делчев ќе се врати во Бугарија, да се движи тајно, „инаку ќе го фатат и интернираат како Ѓорчето"[764].

---

[757] Спомени на Д. Груевъ, *Б. Сарафовъ* и Ив. Гарвановъ, МНИ, София, 1927, 65–66.
[758] *Ibidem.*
[759] *Ibid.*
Cf. Ѓ. Петров, Спомени, кореспонденција . . , 141.
[760] Спомени на . . . Б. Сарафовъ . . , 65–66.
[761] *Ibidem*, 66.
[762] Писмо от Б. Сарафов до задграничните претставители на ВМОРО в София /Женева, 25 февруари 902 г./, – К. Пандев, Документи за Македоно-Одринското националноосвободително движение. От Архива на Димитър Стефанов, – Исторически преглед, г. 38/бр. 6, София, 1982, 102–103.
[763] *Ibidem*, 102.
[764] *Ibidem.*

За предложената средба со Гоце Делчев во Женева, Борис Сарафов изнел 10 точки за разговор: за набавка на оружје, за уредување на српски и албански канали, за сојуз со албанското движење (наводно бил свикан албански собир во Бриндизи, Италија), за заедничка акција со Ерменците во Истанбул, за рушење на Ив. Цончевиот комитет и формирање нов комитет во Кнежевството Бугарија, за формирање Таен комитет во Србија, „за формирање свесен и животоспособен Централен комитет" во Македонија и сл.[765]. Сите овие предлози на Борис Сарафов биле насочени кон провоцирање на Г. Делчевото внимание. Евидентно, Борис Сарафов ги намирисал мисстонките, па ова било најдобар начин да се доближи до нив. Секако, ова писмо на Борис Сарафов се нашло во Г. Делчеви раце, но не е познато дали го удостоил со каков и да било одговор.

Познато е дека Гоцв Делчев во април 1902 година присуствувал на пловдивскиот собир на одринските револуционери[766].

Во јуни 1902 година, во името на ЦК на МРО, било отпечатено и испратено специјално Окружно во најзагрозените македонски погранични области, Малешевско, Горноџумајско и Петричко, во кое се инсистирало на целосен бојкот на врховистите, со што се целело да се неутрализира врховистичката агитација за скорешно востание[767]. Окружното го напишал Ѓорче Петров, а го потпишале двајцата, Ѓорче и Гоце[767a].

Десеттиот конгрес на македонските друштва во Кнежевството Бугарија се одржал во летото 1902 година[768]. Тој претставувал последна реална можност да се сруши Иван Цончев пред да ја исполни својата пе-

[765] *Ibid.*
[766] *К. Пандев,* Нацнонално-освободителното движенне в Македония н Одринско, 1878–1903, София, 1979, 285.
[767] *К. Пандев,* op. cit., 286.
[767a] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспондецнја . . , 159.
[768] X Конгрес почнал со работа на 28 јули 1902 година во „Славјанска беседа".
*Cf. К. Пандев,* op. cit., 291.



колна замисла да ја повтори „комедијата од '95–та"[769]. Оттаму и Гоце Делчев посебно се ангажирал за изборот на делегати блиски на МРО, на пр. Н. Наумов, Т. Карајовов и сл[770]. Со цел да обезбедат мнозинство, Цончевци не им дозволиле пристап во конгресната сала на „Славјанска бесада" на повеќето опозиционерски настроени делегати[771]. И кога Гоце Делчев бил повикан да говори на Конгресот на 1 август 1902 година тој одбил да присуствува сè додека не бидат вклучени во работата на Конгресот опозиционерските делегати[772]. Сепак, Гоце Делчев испратил писмо, кое се обидел да го прочита Никола Наумов, но не му било дозволвно[773]. Со тоа трансмисијата на Г. Делчевата порака била спречена.

На X Конгрес присуствувале и задграничните претставници Т. Делииванов и Д. Стефанов[774], кои за тоа биле овластени од ЦК на МРО. На Конгресот присуствувал и тукуштo вратениот од Европа Борис Сарафов[775], кој, пред почнувањето на конгресот изразил желба да се наметне „со рвволвер и кама", но Ѓорче Петров му откажал соработка во таква насока[776].

Во секој случај, X Конгрес поминал во знакот на Иван Цончев. Дошло до расцеп на делегатите, па покрај реизбраниот ВМК Мијахловски–Цончев, св појавил дисидентски ВМК на чело со Христо Станишев, со потпретседател Т. Карајовов, в член станал и П. К.

[769] *Cf. К. Пандев,* op. cit., 288
[770] *Cf. К. Пандев,* op. cit., 293.
[771] *К. Пандев,* op. cit., 291.
[772] *Ibidem,* 292–293.
[773] *Ibidem,* 293.
Писмо до Собранието во „Славјанска беседа". Софија, 1 август 1902 г. (Г. Делчев).
– *Хр. Андонов Полјански,* op. cit., т. II /преписка/, 150–151.
[774] Пнсмо от ЦК на ВМОРО до претседателя на X Македоно-Одрински конгрес в София. Солун, 21 юли 1902 г., – Исторически преглед, г. 38/6, Софня, 1982, 105.
На 1 и 2 август зборувал на Конгресот и Д. Стефанов. /*К. Пандев,* op. cit., 293/.
[775] На 3 август 1902 годнна говорел и Б. Сарафов. /*К. Пандев,* op. cit., 293/.
[776] *К. Пандев,* op. cit., 292.



*Христо МАТОВ. (Ил. Илинденъ, г. 5/7–8 (47–48), София, 1933, 12)*

Јаворов[777]. Всушност, вториот, Хр. Станишевски комитет бил по мера на Гоце Делчев. Меѓутоа, сè се завршило на препирка по весниците[778].

ВМК Михајловски–Цончев, кој ја имал поддршката на Дворот, презел отворен курс кон провоцирање востание во крајграничните македонски реони[779]. Освен тоа, било предвидено полковникот Анастас Јанков да

[777] *Ibidem*, 292–295.
[778] *Ibid.*, 295.
[779] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција..., Скопје, 1984, 159.



дигне „востание" длабоко во внатрешноста, во Југозападна Македонија[780].

Познато е дека во есента 1902 година било изведено Горноџумајското „востание"[781]. Во врска со тоа, Ѓорче Петров истакнува: „Кога заминаа првите нивни чети требаше да се разбијат, но господареа елементи што гледаа инаку: Гарванов внатре, а овде луѓе умерени, меки, а имено станишевци и Карајовев. Исто такви беа и Стефанов и Делииванов. Зарем тие луѓе беа за таква лута борба со цончевците? А кога последниве ги зедоа позициите беше веќе доцна... И така востанието стана, не можеше да се сопре"[782].

16. Нов, значаен момент, кој довел до натамошно заслабување на демократските сили на организираното македонско националноослободително движење – предводени од Гоце Делчев и Ѓорче Петров, претставува доаѓањето на Христо Матов и Христо Татарчев во ноември 1902 година за задгранични претставници на МРО во Софија, Кнежевство Бугарија[783].

Оската Гарванов–Лозанчев внатре, и тандемот Матов–Татарчев надвор, неминовно ги туркале настаните кон востание во Македонија. Бездруго, централистичката поставеност на МРО го потенцирала значењето на нејзините стожерни форуми: ЦК и Задграничното претставништво. А како тие форуми се нашле во рацете на луѓе туѓи на нормалниот, природен процес на развој на движењето, при отсуство на поефикасен инструментариум за ограничување на нивното севластие, неминовно било наметнување на нивната сопствена волја во склад со нивните интереси. Дури и таков авторитет, како Гоце Делчев, со врвни заслуги за ослободителното движење, не можел да го промени таквиот тек на настаните. Не случајно, нашиот еми-

[780] *Cf. Д. Димески*, Јанковата врховистичка турнеја во костурско-леринскиот регион, 1902 г., – Современост, XXX/6, Скопје, 1980, 33–38.
[781] *Cf. И. Катарџиев*, борба до победа, Мисла, Скопје, 1983, I, 525–555.
[782] Ѓ. Петров, Спомени-кореспонденција..., 161.
[783] Cf. Ѓ. Петров, Спомени-кореспонденција..., 160, ф. 105.

нентен логичар Ѓорче Петров ќе истакне: „Личниот елемент изигра голема улога, и тој можеби е главниот виновник за востанието"[784].

Во случајов, се разбира, личниот фактор не бил единствениот носител на настаните, но никој не може да му ја одрече улогата на фитил кој довел до востаничката експлозија.

Хр. Матов и Хр. Татарчев, веднаш по своето доаѓање во Софија презеле чекори за помирување со врховистите[785]. Тие предложиле создавање на нов ВМК, во кој би влегле тројца од Комитетот Михајловски–Цончев (меѓу нив неизоставно Ст. Михајловски и Ив. Цончев), тројца од МРО (Хр. Матов, Хр. Татарчев и Пере Тошев), а од Станишевскиот комитет лично Христо Станишев[786].

Во меѓувреме, цончевистите исфрлиле друг предлог за нов комитет во кој би се инкорпорирал, без свикување на вонреден конгрес, целиот нивни ВМК, како и четворица претставници на МРО (покрај посочените тројца, уште и Гоце Делчев), а за сметка на тоа би отпаднал Христо Станишев[787].

Гоце Делчев, очигледно, со индигнација ги следел овие умилкувачки игри со врховистите, кои по Горноџумајското „востание" и Ан. Јанковата „турнеја" во Југозападна Македонија, бездруго, воделе кон затапување на револуционерната острица на македонското националноослободително движење.

17. Меѓутоа, факт е дека овие преговори паднале во сенка кога ЦК на МРО го покренал прашањето за кревање востание во Македонија во пролетта 1903 година.

Со Окружно од 6 јануари (24. XII, ст. стил, Бадник) 1903 година бил свикан Солунскиот конгрес на МРО

[784] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 167.
[785] *К. Пандев*, op. cit., 299.
[786] *Ibidem.*
[787] *Cf. К. Пандев*, op. cit., 300.



за 15 јануари (2. I., ст. стил) 1903 година[788] за да го разгледа и разреши прашањето околу дигање востание во Македонија во пролетта 1903 година[788a]. За таа цел, меѓу другите, претходно од Иван Гарванов биле сондирани и задграничните претставници на МРО во Кнежевството Бугарија, Христо Матов и д–р Христо Татарчев[789].

Несомнено, јанѕа го обзела Гоце Делчев од ваквата провокативна иницијатива на ЦК на МРО. Тој такво нешто можел да очекува од врховистите, но не и од сопствената Организација. Непосредно по спласнувањето на т.н. Горноџумајско востание, Гоце Делчев истакнал: „Секое зло за добро... Џумајско и Петричко ќе ја спасат останатата Македонија"[790]. А еве сега, Иван Гарванов го иницирал судбинското прашање за иднината на делото, со што, всушност, го фрлил јаболкото на раздорот.

Задграничните претставници на МРО, Хр. Матов и д–р Хр. Татарчев, согласно инструкцијата на ЦК, свикале проширено советување на поистакнатите македонски дејци што тогаш се затекнале во Софија[791].

Краткиот, еднонеделен период од праќањето на окружниот циркулар до определениот термин за почеток на Солунскиот конгрес, што се протегал од Божиќните празници до православната Нова година, очигледно, намерно бил темпиран за да се оневозможи поширока акција за одложување на Конгресот на МРО. Всушност, самото Советување требало да има формален карактер за да се смират духовите. Демократската наметка за божемна добронамерност на ЦК

[788] *Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония., I, 197.
[788a] *Ibidem*, 197–198.
Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 167–168.
[789] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 165–169.
[790] *П. К. Яворов*, Съчинения в три тома, т. 3 Проза (Г. Делчев), София, 1971, 191.
[791] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 168–173.
*Хр. Силяновъ*, op. cit., 202–205.

на МРО да го чуе мислењето на сите позначајни организациони личности пред да истапи на Конгресот со посочената иницијатива, всушност служела да ги засенчи очите пред вистинската одлука. Бездруго, од Софиското советување се очекувала формална поддршка, а во случај на негативен одговор, да се замиже пред него, да се затаи вистинската проценка на Советувањето, што и се случило на јануарскиот Солунски конгрес од 1903 година.

На Софиското советување во јануари 1903 година, меѓу 20–та учесници, се вброиле: Гоце Делчев, Ѓорче Петров, Пере Тошев, Христо Матов, Христо Татарчев, Иван Хаџи Николов, Борис Сарафов, Тома Давидов, Михаил Герџиков, Славчо Ковачев, Никола Пушкаров, Кирил Прличев, Сава Михајлов, Никола Наумов, Димитар Стефанов и Христо Силјанов.[792]

На ова Софиско советување на МРО од јануари 1903 година по покренатото основно прашање за скорешно востание во Македонија, дошло до евидентна поларизација на силите. На една страна се издиференцирале противниците на предвремено востание на чело со Гоце Делчев, а на друга привржаниците за востание, чии главни протагонисти биле Хр. Матов и Хр. Татарчев.[793] Единствено, Пере Тошев бил неутрален, под претекст дека како новодојден не ги познава добро состојбите на работите.[794]

На ова Софиско советување на МРО од јануари 1903 година, Гоце Делчев и Ѓорче Петров исфрлиле нова, подинамична концепција за натамошната борба: „Ние препорачуваме да се измени тактиката на дејствувањето на четите и на терористичките елементи во градовите. Од пасивно, чисто подготвително движење, да се премине кон поголема активност, кое

[792] Cf. Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција., 170; *Хр. Силяновъ*, op. cit., 202.
[793] Cf. ф. 791.
[794] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција, /редактор Љ. Лапе/, Култура, Скопје, 1984, 171.



што би се доближувало веќе до востание, за да се подготвуваат и калат повеќе работници за вистинското востание" (Ѓ. Петров)[795] Всушност, тие се залагале за „перманентно востание, без да е објавено формално востание. Ние така можевме неколку години да ја измачуваме земјата, без да може Турција да каже дека има отворено востание" (Ѓ. Петров)[796] Всушност „една слична борба не е од помала важност отколку едно прокламирано востание, зашто таквата борба може долго да трае. . . по тој начин ќе се забрза востанието по природен пат, ќе се дојде до крупната борба, која што ќе биде крајот".[797]

Така, според Ѓорче Петров, „востанието е моќно средство на Организацијата, но само додека е идеал, кон кој се стремиме. Бев убеден дека стана ли тоа 'реал', веднаш по востанието ќе се јави разочарување. И навистина, така излезе"[798].

Гоце Делчев самоуверено истакнувал дека и од практични причини борбата треба да се води со „најголема економија на средства и сили"[799]. Тој потполно го делел гледиштето на Ѓорче Петров. „Ѓорчевата стратегија за офанзивно поставување на ТМОРО и за перманентно востание од страна на Г. Делчев била дополнета со системот на непрекинати диверзантски акции против османските административни власти и европските капиталистички објекти"[800].

На споменатото Софиско советување, иако повеќето присутни инклинирале кон Хр. Матов и Татарчев,

[795] *Ibidem*, 177.
[796] *Ibid.*, 178.
[797] *Ibidem*.
[798] *Ibid.*, 179.
[799] *П. К. Яворов*, Съчинения в три тома, т. 3, Проза /Г. Делчев/ София, 1971, 194.
[800] *М. Пандевски*, Илинденското востание во Македонија, ИНИ, Скопје, 1978, 164.
[801] Како „резултат на апсолутно мнозинство се реши да се соопшти во Солун од името на сите присутни, дека сме против заземеното решение за востание. Борис и Славчо навидум се согласија (гласаа против востанието). Останаа само Матов, Татарчев, Хаџи Николов и уште еден двајца, што гласаа за востанието". (Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 173).

сепак, по силата на Г. Делчевите и Ѓ. Петровите аргуметни, се префрлиле на нивната страна[801]. Меѓутоа, тоа била срамежлива победа на страната што губи, без никакви практични ефекти, бидејќи нејзината антивостаничка порака свесно била премолчена на Солунскиот јануарски конгрес од Ив. Гарванов. И кога по завршувањето на Солунскиот конгрес, Иван Гарванов, заедно со Велко Думев, ќе се најде во Софија, каде, мавтајќи со конгресното решение,[802]со сесрдна поддршка на Хр. Матов и Хр. Татарчев, ќе ги придобие колебливците за својата кауза[802a] – поразот на демократските сили бил на повидок. Навистина, борбата продолжила, но се чини неизвесноста во нејзиниот краен исход станувала сè помала. За тоа значајно придонело и новото интернирање на Ѓорче Петров, овојпат во Казанлак[803]. Во ова време Гоце Делчев веќе се наоѓал во внатрешноста на родната Македонија.

Енигматично в прашањето: Зошто Гоце Делчев не ја искористил можноста за присуство на Солунскиот јануарски конгрес, иако добил уредна покана во својство на подвижен член на ЦК?[804]

Можни се неколку одговори, но кој е вистинскиот?

Според Ѓорче Пвтров," оваа програма сакавме со Делчев да ја разгласиме внатре и не верувавме дека Гарвановци ќе успеат"[805]. Дали ова имплицира претходен Г. Делчев договор со Ѓ. Петров да се бојкотира Солунскиот јануарски конгрес, поточно Гарвановата политика? Можно е. Се знае дека во ЦК на МРО главни носители на новата, востаничка линија, биле Иван Гарванов (претседател) и Димитар Мирчев (секретар), поранешни водачи на згаснатото „Револуционерно"

[802] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 176.
[802a] *Ibidem.*
[803] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 1984, 181.
[804] *Хр. Силяновъ*, Освободителнитѣ борби на Македония, т. I, 98.
*М. Пандевски*, Илинденското востание во Македонија . . , 151.
[805] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , 179.



братство![806] Дали Гоце Делчев можел со нив да најде заеднички јазик? Секако не.

Самиот Гоце Делчев цврсто бил уверен дека битката треба да се извојува внатре, во Македонија, преку преточување на новата концепција на борба во пракса. А со кого можел тоа најдобро да го стори ако не со серските револуционери, кои просто ги голтале Делчевите идеи. Оттаму, некаде околу 19 јануари 1903 година Гоце Делчев се упатил кај нив,[807] па ако се изземе краткотрајната солунска епизода, останал со нив до својата прерана смрт. А, се чини, позначајно било да се нашол сред битолските револуционери, каде Анастас Лозанчев , неконтролирано од никого, по примерот на Иван Гарванов, безочно ги туркал работите во најподготвениот округ на МРО кон саканиот правец. Дотогаш, во Серскиот округ имало цврсти столбови на Г. Делчввиот курс, како Јане Сандански, Димитар Гуштанов, Таската Серски[808]. Но кој можел тогаш да предвиди што било покорисно во дадената сложена, невротична ситуација!

Веста за познатото солунско конгресно решение стигнала до Гоце Делчев во Неврокопско, коешто решение, иако насетувано, го изненадило „како зимска грмотевица" (П. Јаворов)[809]. Веднаш потоа, Гоце Дел-

[806] Освен тоа, за претседател на јануарскиот Солунски конгрес (1903 г.) бил избран И. Гарванов, а за секретар на Конгресот Димитар Мирчев.
*Хр. Силяновъ*, ср. cit., 198.
*М. Пандевски*, Илинденското востание . . , 154.
Cf. Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и *Ив. Гарвановь* . , 116
[807] *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, I, 235.
*Хр. Андонов Полјански*, op. cit,, IV /Хронологија/, 213.
Меѓутоа, според Б. Сарафов, Гоце Делчев ја напуштил Софија на 7/20. I н. стил 1903 г/Спомени на . . . Б. Сарафовъ, 77/.
На 12/25. I н. ст. 1903 г. Г. Делчев со своите придружници ја преминал бугарско-турската граница и се нашол во Разлошко. (*П. К. Яворов*, Съчинения в три тома, т. 3 /Проза. – Хайдушки копнения/ София, 1971, 63).
*Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 236; т. IV, 213;
Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . ., 179, ф. 132.
[808] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 236–237.
[809] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 108.



*Димо ХАЏИ ДИМОВ и Јане САНДАНСКИ. (Илия Филянов, По стъпките на Яне. – Пиринския орел, София, 1972, с. стр. 32/33).*

чев се договорил со Јане Сандански, Димитар Гуштанов и Пеју Крачолов Јаворов да вложат најголеми напори за отфрлување на солунското решение[810]. „Гоце се надеваше дека неколкумина видни работници, кои се наоѓаа во тоа време во Бугарија, ќе содејствуваат во ист правец. Но тој сакаше да ја истакне, претходно,

[810] *П. К. Яворов*, Съчинения в три тома. т. 3. Проза (– Хайдушки копнения), София, 1971, 74.



низ еден атентат по железничките линии, сета целисходност на својот план на дејство и после веќе да појде во Х (Солун) за лични објаснувања со ЦК"[811]. Бездруго, за таа цел било одржано и познатото февруарско Советување на Серскиот револуционерен округ во с. Караќо,[812], на тромеѓата помеѓу Серско, Демирхисарско и Неврокопско, со 80–на учесници, при што Гоце Делчев добил целосна политичка поддршка за својата концепција[813]. Гоце Делчев извесно време престојувал во пештерата Капе на Али–Ботуш[814].

Во ова време Гоце Делчев фанатично се стремел да ги покаже предностите на новиот стил на борба – пред една можна предвремена востаничка авантура, која тој ја идентификувал како злосторство против народот. Оттаму доаѓа и неговата изрека: „Јас сакам слобода за македонското население, а не за македонската земја"[815]. Секако доказите биле наменети за посвесните организациони маси, а не за Ив. Гарванов, Татарчев и Матов, кои веќе ја насочиле организационата централистичка машинерија во саканиот правец. За нив, согласно практичните резултати на теренот, постоело само наметнување на новата концепција на ослободителната борба.

Во тоа време, хектографираниот лист „Слобода или смрт" што го уредувал поетот Пеју К. Јаворов, најдобро ги одразува тогашните Г. Делчеви погледи за новата концепција на борбени дејства[816].

Гоце Делчев, во беспоштедната трка со времето ја извел познатата диверзантска акција на железнич-

[811] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 110.
[812] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 237.
[813] *П. К. Яворов*, Хайдушки копнения, Съчинения . . ., 71–74. *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 237.
[814] *Cf. П. К. Яворов*, Хайдушки копнения, – Съчинения . . , 76–81. *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 237.
[815] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. IV, Култура, Скопје, 1972, 243, (124).
[816] *Cf. П. К. Яворов*, Свобода или смъртъ /статии върху македонския въпросъ/, второ издание, – Съчинения на П. К. Яворовъ, т. IV, Хемусъ, София, 1940, 7–82.

киот мост и тунелот кај Ангиста[817]. Тогаш до него стигнала радосната вест дека од заточеништво во Подрум Кале, амнестиран со Февруарските (Падарски) реформи, се вратил во Солун корифејот на МРО, Даме Груев[818]. Нормално, се појавила нова надеж. Поради тоа, Гоце Делчев брза во Солун за да се сретне и размени мисли со својот „најсакан другар Груев“[819].

Проценката на Ѓорче Петров за Д. Груевата улога содржи грст неотпорности. Меѓутоа, поткрепена со Д. Груевата фаталистичка изрека „Подобро ужасен крај, отколку ужас без крај“[820] добила сила на легитимитет, со висок коефициент на историска одговорност!

А каде е вистината?

Дали може до неа да се допре при недостиг на базична изворна документација? Бездруго, одговорот води до претпоставки, кои повеќе или помалку се доближуваат до неа.

Очигледно, Даме Груев најдоцна од сите авторитети на МРО се вклучува во расправите околу прашањето за востание, кога веќе одлуката на Солунскиот јануарски конгрес била на лице, а настаните кон востание зеле позабрзан тек. Амнестиран со Февруарските реформи, Даме Груев се вратил во Солун во април 1903 година, во предвечерјето на Солунските атентати[821]. Во Подрум Кале бил далеку од настаните, а во Солун, секако, имал стеснет видокруг. Опколен од Иван Гарванов и неговиот антураж, еднострано ин-

[817] Cf. Гоце Делчев до Пеју Јаворов (25. III/7 април н. стил 1903). – Документи за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, Универзитет „Кирил и Методиј“, т. I, Скопје, 1981, 364.

[818] *Ibidem.*

*Cf. Г. П. Христов,* Революционната борба в Битолския окръг . . ., 45.

[819] *Ibid.*

[820] *Cf. Д. Димески,* Даме Груев, основоположник и организатор на македонското револуцнонерно движење (1893–1903), зб. Даме Груев во македонското националноослободително движење, МАНУ, Скопје, 1989, 88, ф. 68.

[821] „Ме пуштија пред Велигден 1903 година. Се вратив во Солун, слободен“ – си спомнува Даме Груев. (Спомени на *Д. Груевъ,* Б. Сарафоеъ и Ив. Гарвановъ . ., МНИ, София, 1927, 23).



формиран, просторно оддалечен од Гоце Делчев и Ѓорче Петров, Даме просто се приклонил кон носечката струја која влечела кон востание. Кон тоа водела и зовриената атмосфера создадена со костурските панични реакции, вратените печалбари, гемиџиската нестрпливост, османските репресалии, горноџумајската провокација, навестената нова, уште поширока врховистичка „востаничка“ авантура во пролетта 1903 година и сл. Од друга страна, Падарските реформи, наметнати од европската, првенствено австроунгарско–руска дипломатија, не ветувале ништо розово под мрачното македонско поднебје.

Разбирливо, во таква политичка констелација Даме Груев морал да се определи. Изгледа, има голема специфична тежина искажувањето на Ѓорѓи Поп Христов: „Самиот Даме Груев го сметаше солунското решение за пребрзано, но еднаш земено и ние поставени пред свршен чин, требаше да го прифатиме и да се оди кон негово исполнување“[822].

Неспорно е дека Даме Груев како втемелувач бил неприкосновен авторитет на МРО. Но, зошто се нашол пред „свршен чин“? Зошто не се здружил со динамичниот Гоце Делчев за заедничко рушење на спорното солунско решение? Дали сметал дека лавината тргнала, па сопирањето било залудно? Или пак, како страсен приврзеник на тогашната централистичка поставеност на МРО, на која тој, од сè срце ѝ кумувал – не сакал да ја руши организационата дисциплина, да се спротистави на ЦК, а уште полошо, на конгресно решение? Којзнае.

Од друга страна, Даме Груев немал сјајни односи со клучните фактори на идејата за скорешно востание, поради што и немал намера да ги разубедува, иако го сметал солунското конгресно решение „за пребрзано“. Самиот Ѓорче Петров нагласува: „Даме ми објасни... оти со Матов и Татарчев не може да се

[822] Революционната борба в Битолския окръг. Спомени от Г. п. Христов, София, 1953, 49.



*Анастас ЛОЗАНЧЕВ. (Ил. Илинденъ, 5/7–8 (47–48), 1933, 10)*

работи"[823]. Факт е дека Даме Груев односите со нив ги расипал уште во Подрум Кале, во робијашка атмосфера. А за какви „добри" односи со Иван Гарванов може да стане збор, кога самиот Гарванов тврди дека „малку останa Груев да биде убиен" – за време на последните вегетирачки денови на „Револуционерно-

[823] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција. /редактор Љ. Лапе/, Култура, Скопје, 1984, 164.



то" братство во 1899 година![824] А, што се однесува до Анастас Лозанчев, тогашен раководител на Битолскиот револуционерен округ, тој уште од своите први организациони чекори во Дамета гледал огорчен ривал[825].

Средбата меѓу двете водечки личности на МРО, Гоце Делчев и Даме Груев, одржана во предвечерјето на Солунските атентати[826], има посебно значење. Оваа нивна последна, априлска средба била мошне исцрпна. Од нејзините директни актери, ни останаа во наследство само скржавите зборови на Даме Груев: „Дојде Делчев во Солун. Правеше приговори. Главно наоѓаше дека Серскиот санџак е наполно лишен од оружје. Ние го утешивме со ветување дека ќе му се достави потребното оружје... Делчев се успокои"[827].

Потребно е да се истакне дека Гоце Делчев секогаш во Даме Груев гледал творец на МРО, поради што се однесувал со посебен респект. Поаѓајќи од високите Г. Делчеви квалитети и неисцрпна револуционерна актива, не помалку Д. Груев го почитувал Делчева. Бездруго, тоа било присутно и на оваа нивна последна средба, без оглед на разликите во гледиштата по основното прашање. Дури бил направен обид да се намалат. Така дошло до Д. Груевата согласност востаничките акции да имаат четничко–партизански карактер[828]. Покрај тоа, се согласиле за одложување на востанието за подоцна[829]. И најпосле, веројатно овде било одлучено Гоце Делчев да го анимира Конгресот на Серскиот, а Даме Груев на Битолскиот округ на МРО[830]

[824] Спомени на Дамянъ Груевъ, Борисъ Сарафовъ и *Иван Гарвановъ*, кн. V, МНИ, София, 1927, 121.
[825] Cf. Спомени на Анастас Лозанчев, АО ИНИ, Скопје, /ракопис/, сл. IV/68, сл. IV/84.
[826] *П. К. Яворов*, Г. Делчев, София, 1972, 114–115.
[827] Спомени на Дамянъ Груевъ . . , София, 1927, 23.
[828] *Л. Димитриов,* Моето учество во револуционерното движење во Македонија. /*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., III, 257).
[829] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., 241.
[830] Сè одн во прилог на гореспоменатата констатација. /*Cf. П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 115/.

Гоце Делчев во Солун се сретнал и со гемиџиите, но не успеал да ги разубеди за одложување на акциите. Инаку, Гоце Делчев кон нив покажувал посебна слабост. Познато е дека своевремено дури им дал 5 илјади лева од мисстонките[831]. А еве сега, гемиџиите не го послушале, па кога Гоце Делчев го напуштал Солун, екнале познатите Солунски атентати[832].

[831] Спомени на Д. Груевъ, Б. Сарафовъ и Ив. Гарвановъ. , 72.
[832] *Cf. П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 115.



V.

# ЕПИЛОГ

Гоце Делчев на пат за Ловчанската корија на Али–Ботуш, каде го закажал конгресот на Серскиот округ на МРО по Ѓурѓовден (6–ти мај)[833], запрел во с. Баница, Серско[834]. Таму се сретнал со четите на Димитар Гуштанов и Бродилијата[835]. Овде се затекнал и Димо Хаџи Димов[836].

Гоце Делчев, на 3 мај вечерта, мошне импресиониран од Солунските атентати, во с. Баница ја искажал следнава мисла: „Ги разигравме анамите со широките шалвари во Солун. Така ќе ја потресеме целата турска гнила империја од темелите"[837]. Бездруго, ова не можат да бидат зборови на човек што оди „во Серско 'да си ја даде главата'" (Ѓ. Петров)[838].

Несомнено, Гоце Делчев заминал од Солун со извесна доза на разочарување, но не од Даме Груев, а од постојната состојба. Сепак Гоце Делчев, како реалистичен дух, гледал напред, во нови победи. Всушност и споменатава негова последна позната мисла е обоена со оптимизам во ослободителната борба. Меѓутоа, трагичната смрт ги прекинала сите Г. Делчеви далекусежни планови сврзани за македонската иднина.

[833] *Ibidem.*
[834] *Ibidem*, 116.
[835] *Ibidem.*
[836] *Ibid.*
[837] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. IV, 241, (110).

Во прилог на ова, оди и следнава констатација на П. К. Јаворов: „И цвлиот 20 април/3 мај н. ст., н.б./, минува за нашите луѓе доста весело. Гоце не знеше дека на утрешниот ден тој не ќе биде веќе жив" (*П. К. Яворов*, Г. Делчев, София, 1972, 116).
[838] Ѓ. Петров, Спомени–кореспонденција . . , Скопје, 1984, 180.



*ГРОБОТ на Гоце ДЕЛЧЕВ. Двор на црквата „Св. Спас", Скопје. (Хр. Андонов Полјански, Гоце Делчев, Пула, 1985, 184).*



Димо Хаџи Димов, Г. Делчевиот близок соборец, и самиот учесник во борбата кај с. Баница, Серско, ни го остави следново потресно сведоштво: „Петнаесет часа ние го гледавме мртвиот Гоце, наведнат, чиниш, врз гробот на Македонија. И петнаесет часа ни се кинеа срцата..."[839]

Смртта на Гоце Делчев, изгледа, не е случајна. Сите патишта водат кон предавство. Неговото исчезнување го прижелкувале бројни фактори. Но кој е предавникот, или предавниците?[840] Вистинскиот одговор можат да го дадат само, за нас досега, затворените архиви.

Злорадоста напоила нечии срца, на пример на врховистите од типот на Иван Цончев, Анастас Јанков, Софрониј Стојанов, Протогеров, на кои им се препишува следново бестијално искажување: „Најпосле се куртуливме од тоа куче"[841].

Османското задоволство било мошне големо. Така, Високата Порта, со издавање на официјално соопштение, ставила посебен акцент на настанот[842]. Покрај тоа, Хусеин Тефиков бил унапреден во полковник[843].

Г. Делчевата трагична погибија нашла место во дипломатските извештаи, како и во европскиот печат[844].

Трагичната судбина на Гоце Делчев ја завила Македонија во траур[845]. Неговата предвремена смрт претставувала ненадоместлива загуба за македонскиот народ. Таа посебно болно ги погодила смилевските конгресисти[846].

---

[839] *П. К. Яворов*, Г. Делчев, София, 1972, 120.
[840] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 249–250.
[841] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., I, 250.
Бл. Видов, Еден разговор. (*Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. III, 289).
[842] *Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 251–252.
[843] *Хр. Андонов Полјвнски*, Гоце Делчев, Пула, 1985, 161.
[844] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, I, 1972, г., 252–254.
[845] *Cf. Хр. Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 162–163.
[846] *Cf. Д. Димески*, Ѓурѓовденскиот масакр во Битола, 1903 година. – Историја, VII/2, Скопје, 1971, 151, ф. 67.

Така, на 31 годишна возраст, се симнала од животната и историската сцена, беспорно, најдинамичната личност на македонското националноослободително движење во бурниот предилинденски период, којашто оставила неизбришливи траги во поновата историја на македонскиот народ.



# ВОЗНЕС

Гоце Делчев своето революционерно кредо го изгради врз прогресивната мисла на своето време, како и врз сопственото проникнување и осознавање на исконските копнежи и стремежи на македонскиот народ за слобода и подобар живот. Притоа неговиот светоглед е проткаен со длабок хуманизам.

Гоце Делчев се експонира како вонредно динамична личност на македонската револуционерна сцена. Активирајќи се, Гоце Делчев со невиден полет ја импулсира дејноста на организираното македонско националноослободително движење, ја прошири базата на тоа движење и внесе демократска свежина во неговата средина. За релативно кусо време, речиси молскавично, Гоце Делчев се најде во челните редови, израснувајќи во идеолог и стратег на македонската националноослободителна борба. Оттаму, Г. Делчевите идеали за национална и социјална слобода ги пригрлија како свои неговите идејни сподвижници од македонското националноослободително движење, како и наредните генерации прогресивни македонски револуционери.

Гоце Делчев е автентичен водач на автохтоното македонско националноослободително движење. Не случајно, познатиот македонски публицист, мислител и револуционер, Димо Хаџи Димов го номинира Г. Делчев за прв апостол на македонската револуција[847].

Гоце Делчев е македонски национален револуционер од балкански размери. Нему му е туѓ секаков национализам и шовинизам. Тој вели: „Јас не ги мра-

[847] Димо Хаџидимов, Одбрани дела (Г. Делчев), редактор Манол Пандевски, Култура, Скопје, 1984, кн. 2, 277.

зам Османлиите како народ; јас војувам против османската тиранија како владеачки систем"[848]. Дури и нешто повеќе. Тој мечтае за балканска федеративна република како највисок дострел на збратимување на балканските народи. Главната кочница за реализирање на таа идеја, Гоце Делчев ја гледа во конзервативните балкански монархии, за кои Македонија е јаболко на раздорот. И не само тоа. Тоа што Г. Делчев го издига високо над неговите современици, е неговиот интернационален космополитски поглед: „Јас го разбирам светот единствено како поле за културен натпревар на народите"[849]. Бездруго, оваа луцидна мисла во вбројува Гоце Делчев во редот на прогресивните светски хуманисти. Нејзината голема порака, до денес, ништо не загуби од својата актуелност.

Несомнено, Гоцв Делчев е еден од столбовите на самостојноста на македонското ослободително дело. Тој секогаш бескомпромисно стои на браникот на самостојноста и самобитноста на македонското националноослободително движење. Оттаму, според Христо Андонов Полјански, Гоце Делчев е трибун на македонската самостојност и самобитност[850]. Г. Делчевиот идеал е „слободна и независна Македонија со широки права за сиромашното население"[851]. Негова е максимата: „Ослободувањето на Македонија во внатрешно востание. Кој мисли инаку да се ослободи Македонија, се лаже и себеси и другите"[852]

За да се дојде до саканата цел, според Г. Делчев „секој треба да ја засили својата енергија, да ги оптегне заспаните струни на робјето, да се раздвижат нив-

[848] *П. К. Яворов*, Гоце Делчее, Софня, 1972, 15.
[849] *Ibidem*, 17.
[850] *Cf. Христо Андонов Полјански*, Гоце Делчев, Истарска наклада, Пула, 1985, 135, 191.
[851] *Христо Андонов Полјански*, Гоце Делчев, т. IV, 244, (128).
[852] Писмо до Ефрем Каранов, – Гоце Делчев, Пнсма и др. материали, (редактор Д. Кьосев), БАН, София, 1967, 274.
Cf. Гоце Делчев до Ефрем Каранов /Штип, 17 ок. 1895 г./, – Документн за борбата на македонскиот народ за самостојност и за национална држава, Скопје, 1981, I, 325.



ните чувства кон пожртвување"[853]. Поради тоа Г. Делчев смета дека „моралната револуција – револуцијата во умот, срцето и душата на еден ропски народ, е најголемата задача" [854].

Гоце Делчев јасно ја согледува големата опасност надвисната над Македонија од страна на монархистичките балкански држави, поради нивните отворени амбиции, толку децидно пласирани од нивните пропагандни агентури. Посебно, Гоце Делчев огорчено се спротиставува со сето свое битие на најагресивната пропаганда, бугарската, и на нејзиното главно орудие, врховизмот.

Гоце Делчев е противник на секакво мешање на надворешни фактори во ослободителното дело на македонскиот народ. Оттаму, тој одбива секаква надворешна помош сврзана со амбиција за манипулирање со македонското националноослободително дело. Тој истакнува: „Организацијата на македонскиот народ е нужна да го собори ропството над себе, а не да тргува"[855]. Затоа, Г. Делчев смета дека револуционерната борба треба да се води единствено со сопствени сили. Тој апелира: „Да ја чуваме чистотата на ослободителното движење и на Организацијата – тоа е првиот услов за нашиот успех!"[856] Притоа, Г. Делчев потенцира: „Ако тоа не го направиме, Македонија ќе падне под некоја од балканските држави или ќе биде раздвлена меѓу нив"[857]. Каква далекувидност, колку јасна визија! Само деценија по неговата трагична смрт, Македонија ќе биде распарчена помеѓу балканските сојузници.

За разлика од цврстиот одбивен став кон надворешната претенциозна помош, Гоце Делчев пледира за проширување на базата на македонското национал-

[853] *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, IV, 223 (46); I, 218.
[854] Окръжно-послание /март 1901/, Г. Делчев, Писма и др. материали, БАН, София, 1967, 313.
[855] *Хр. Андонов Полјански*, Г. Делчев, IV, 242, (112).
[856] *Р. Р(изов)*. Маката на Гоце.
/Хр. Андонов Полјански, Гоце Делчев, т. III, 1972, 232/.
[857] *Хр. Андонов Полјански*, op. cit., т. IV, 244, (131).

ноослободително движење преку барање внатрешни сојузници за македонското ослободително дело. Така, познато е дека МРО се отвора за сите незадоволни елементи без оглед на етничката и конфесионална припадност. Дури и нешто повеќе. Гоце Делчев, меѓу првите, се залага за вклучување на жената во револуционерната борба, со што ослободителното движење добива поширока, општочовечка димензија. Гоце Делчев одигра позитивна улога и за инкорпорирањето на социјалистичката група на Н. Петров Русински и В. Марков во МРО. Со тоа значајно придонесе да блесне, покрај другото, личноста на Никола Карев при обликувањето на Крушевската Република.

Бездруго, Гоце Делчев се пројави како голем реалист. Тој е еден од главните протагонисти на идејата за активно вклучување на селото во македонското ослободително движење. Со тоа, не само што е проширена базата на движењето и овозможено неговото масовизирање, па и очигледно демократизирање, туку е создаден и главниот предуслов за создавање и егзистирање на воената сила на движењето, т.н. четнички институт, чиј родоначалник беше тој. А, се знае, без воен фактор нема револуција!

Очигледно, Гоце Делчев е голем противник на расчекорот помеѓу зборовите и делата. Тој истакнува: „Ќе бидете многу наивни ако им верувате на нашите зборови, гледајте ги нашите дела!"[858] Уште е покатегоричен кога вели: „Револуционерот се издигнува во свеста на народот преку своите дела"[859]. Тој е приврзеник на нивното единство, коешто, всушност, го докажува низ личниот пример. Се пројави како врвен организатор, масовик на ослободителното движење. Оттаму произлегува и неговата огромна популарност и нескршлив авторитет сред македонските народни маси. Тоа го обви неговото име со ореол на легенда.

---

[858] *П. К. Яворов*, Гоце Делчев, София, 1972, 107.
[859] *Хр. Андонов Полјански*, гоце Делчев, т. IV, Скопје, 1972, 243, (126).



Г. Делчевиот оптимистички, визионерски поглед е трајно насочен, свртен длабоко во иднината: „Ќе удри утринската зора и за нас..."[860], бездруго, копнежната зора на слободата.

Г. Делчевите идеали, вткаени во неговото импозантно дело, станаа неисцрпно вдахновение и патоказ на неговата и наредните генерации македонски револуционери.

Г. Делчевите идеали се вплетени во историската свест на македонскиот народ. Двата македонски Илиндени, како и референдумот од 8 септември 1991 година, најдобро го покажуваат тоа.

Живототворноста на Г. Делчевото дело го покажува несомнениот континуитет на револуционерните пулсации на македонскиот народ. Тоа е кристално чисто, неодминливо дело, целосно посветено на својот напатен македонски народ, на општочовечкиот „културен натпревар на народите".

Оттаму, Г. Делчевото дело го надживеа своето време , прераснувајќи во позитивно историско наследство на македонскиот народ.

---

[860] Писмо до Н. Малешевски, /Кюстендил, 97 г., 4" май, Ахил/ – оце Делчев, писма и други материали, БАН, София, 1967, 157, (98).